Иван Стојановски

# Приказната за Црниот дух

## Сцена 1(Црниот дух)

Моно:

Не гледајте во мене личност. Јас сум само црн дух.. допирливо ништавило.. сенка на сенката.. глас на младоста, збор на слободата и шепот на вашите премолчени мисли..

Одамна сум заробен во истите кругови на повторување кои ме излудуваат.. одење наназад и надазад, назад, назад.. назад дечко, назад млад човеку, натаму.. назад.

Лесно ми е мене да зборувам, кога го немам товарот на едно семејство и кога не држам работно место поради опстанок, како тебе.. лесно ми е мене да судам да.. јас сум само дух.. ионака секогаш неприметно се извлекувам од толпата за чие создавање сум само јас одговорен.. но јас сум само црн дух..

Смачено ми е од проклетата буржоазија-врвот, кремот на општеството на чие владеење се поклонувате пред златниот споменик обложен со уникатна валкана украсна хартија(прави движење како во дланките да шушка со пари). Мајките кои ги учат своите ќерки како буквално да се продадат на таквите нелуѓе. Навистина не размислував одсекогаш вака.. некогаш навистина бев уверен дека тие луѓе што држат високи функции, се возат во убави автомобили, носат прекрасна облека и живеат во раскошни куќи се вистински вредни за почит.. некогаш навистина бев уверен во тоа.. а сега.. сега сум уште неколку нивоа погоре од тоа уверување..

Телевизијата за мене не постои... книгите одамна ја надминаа. Расизам, нацизам и политика.. на друго место се продаваат идеологии, панаѓурот во моето срце одамна стана безбоен. Не ги поднесувам клишеата на клишеата. Смачено ми е од смаченоста...сенка на сенката.. игри на зборови и рими израмнети по звучност..но јас сум само црн дух..ќе ми ја видевте последната искрена детска насмевка да не ве заслепуваше пеколното сонце кое ги уништува црните духови-сенките на сенките..

Сцена 2(Љубов)

Моно:И сеа ми кажуваш дека не го мислеше тоа што го најдов напишано на писменцево..

затемнување

(Моно седи на столица свртен и гледа во спротивната насока од Мона но како да е уверен дека ја гледа, Мона игра додека тој зборува)

Моно: Целата работа беше како прекрасен сон. Прекрасен сон со сите кошмари околу мене.Начинот на кој се запознавме...зборувањата, разговорите беа бесконечни..директ кејбл конеш ;н.. поверувавме еден во друг.. лудуваше по мене а и јас по неа.. не постоеше ништо околу што можевме да се скараме..преголема искреност..а јас премногу слепо вљубен..хаха..се сеќавам да..се сеќавам..

(Моно ја наведнува главата и како да заспива, Мона престанува со играњето и застанува над телефонот)

(телефонот ѕвони трипати пред Моно да се разбуди и да ја крене слушалката)

Моно:Ало?

Мона:Еј спиеш?

Моно:Не, кој е таму?

Мона:Мислев на тебе.. Моно ај да се видиме..

Моно:Оу Мона.. ти си.. мислиш одма, сега, вечерва?

Мона:Да вечерва... неможам да заспијам.. стварно неможам од глава да те извадам..

Моно:Мона 2 сабајле е утре сум на школо после тоа на работа..

Мона:Моно за мене... те молам.. ми требаш.. те сакам..

Моно:Ќе бидам кај тебе пред зграда за 20 минути..

Мона:Ќе чекам..

(Сцената се затемнува и се покажуваат Моно и Мона кои стојат гушнати.)

затемнување

Моно:И сега ми кажуваш дека не го мислеше тоа што го најдов напишано на писменцево..

Мона:Едноставно неможев да ти кажам такво нешто, зошто не го мислев.. дојдов.. овде сум да ти кажам... дека навистина не го мислев тоа..

Моно:Извини кој дел не го мислеше конкретно чекај вака:

"Моно не те сакам веќе.Не можеме да бидеме заедно знаеш дека заминувам за Австралија. Сакам само да бидеш среќен."

Мене ова ми звучи прилично искрено.Тебе?

Мона:Не биди саркастичен.Сеуште сум вљубена во тебе.(му го граба листот и го гужва)

Моно:Да само што ти требаа 6 дена да дојдеш и да ми го кажеш тоа.

Мона:Мислиш дека мене ми беа лесни поминативе денови?

Дека уживав да те мачам?

(пауза)

И самиот знаеш дека заминувам за Австралија со моите за една недела.Да не се лажеме Моно, Австралија е далеку..јас немам намера да се вратам овде..никогаш..затоа морав тоа да ти го напишам, а сега кога доаѓам овде да признаам дека згрешив..ти ме пречекуваш со сарказам.Знаеш дека неможам да го направам тоа што го бараш..неможам да останам..

Моно:Имаш 18 години можеш да правиш што сакаш.Да можев јас да одам за Австралија јас ќе останев за тебе..

Мона:Моно ајде немој да бидеш лицемерен, само така зборуваш..

Моно:Ти девојко не си свесна колку сум затрескан.. те сакам будало една.. ако треба ќе останам овде..или ќе се симнам подолу.. ќе живеам во најголема бедотија само да бидам со тебе..и ти ми велиш дека уште се грижиш..

Мона:Моно неможам да се одвојам од моите...

Моно:Кој ги ебе твоите те сакам тебе!!

Не сваќаш ли колку ми требаш?

Остани овде ќе живееш со мене, решен сум дека не ми треба ниедна освен ти, со тебе сакам да сум до крајот на животов..не сакам ниедна друга.. бидејќи.. ти си таа..

Мона:Од истата причина и јас останав со тебе подолго од секој друг.. те почувствував.. тебе те чекав.. не чекав некој како тебе.. туку тебе.. ама сега.. сега мора да биде вака..

Моно: Да мора да се умре и мора да постапиш вака- барем знаеш што е правилно.. не свати ли досега кои се вистинските вредности во овој проклет живот?

Мона:Моно, не е до мене.

Моно:До кого е? Чекаш некој друг да ти каже што да правиш?

Мона:Моно ти си ми повеќе од се;.. те љубам но...

Моно:Но?

Мона:И да одржуваме контакт по интернет, неизбежно е.. нема повеќе да се видиме.. нема да ме чекаш и нема да те чекам..

Моно:Не ти зборувам за чекања..така се е изгубено ..ако одиш те губам..а ти си ми се;..се; ќе биде изгубено..

Мона:Ти си ми најважен..

Моно:Да ти бев најважен ќе останеше..

Мона:Моно претеруваш..ги преувеличуваш работите..

Моно:Претерување ли е волку човек да биде искрен?

Себичност ли е да те посакувам волку или вистинска љубов?

Мона:Те сакам Моно.

(се бакнуваат)

Моно:Остани..

Мона:Одам Моно.. заминувам засекогаш..(Мона се расплакува)

(Моно ја пушта а таа заминува без да ја затвори вратата)

(музика: This Velvet Glove-Californication –Red Hot Chili Peppers.)

## Сцена 3(Љубов)

Моно: Обична домашна атмосфера, уште еден банален ден.. бевме со мојот најдобар пријател Рибарски.. разговаравме и потсвесно чекавме на новата револуција..

Рибарски: Ај бе доста зјапаш низ прозор, имаш цигари?

Моно: ..Сега.-се насмевнува.

Рибарски: Шо се смешкаш бе?

Моно: Нели ќе ги откажеше?

Рибарски: Да бе да.

Рибарски: Брате умирам од досада еј умирам.. кој с'клет ме фаќа не си свесен..

Моно: А, слушни што ќе праиме денес? Имаш некои планови?

Рибарски: Појма неам.Незнам појма неам стварно.

Рибарски: Ти не си со девојката вечер?

Моно: Не..не.

Рибарски: Шо да не не ја сакаш више?

Моно: Да бе..седмо оделение.. сеа.. кој кого поише сакал.. сакање таму преку 30та.. пред брак..

Рибарски:(воздивнува)Аааах млади убави и разочарани во љубовта.

Рибарски: Знаев дека уште мислиш на неа.-се смешка.

Моно: Се знаеме еден со друг подобро од сами себе брат.. уште мислам на неа имаш право.. абе чоече таа.. тоа ..тоа љубовта расипува све..

Рибарски: Не ти се дига на други а?

Моно: Не се заебавај.. најсериозно ти зборам.. и да сум со друга неможам да ја извадам од глаа.. нон стоп мислам на неа..

Рибарски: Слушај извади ги од глаа тие идеалистички љубовни срања зашто мене преку глаа ми доаѓаат.(се фаќа под појасот)

Моно: Мислиш се занесувам без потреба?

Првпат коа праев муабет со мајка ми за љубов на 7- 8 години таа место да ми го објасни чувството заврши со тоа колкава свиња и гомнар бил татко ми кога биле млади. Такви се луѓето.. ама јас уште вистински верувам во љубов.

Рибарски: Глуп си бе Моно, цурата е сеа у авион за преку океан, заеби интернет.. никад више нема да ја видиш чоече што ти е.. А уствари коа заминува точно?

Моно:Задутре уште е тука...ама исто како да не е..

Рибарски: Ти кажував за тој научникот што математички докажал дека љубовта е еднаква на секс и дека не е ништо повеќе од секс?

Моно: Педер ај не лупетај глеаш дека уопште не сум расположен.

Рибарски: Лупетај а?

Рибарски прави мала пауза кога гледа дека Моно не го прифаќа неговото мислење.

Рибарски:Моно чешни го увото.

Моно:Што?

Рибарски:Чешни го бе.

Моно:Како да го чешнам увото?

Рибарски:Бутни го ебаниот прст у уво.

Моно го послушува.

Моно:И?

Рибарски: И на кого му е поубаво на прстот или на увото?

Моно:На увото.

Рибарски прави гримаси:А на увото ли?

Па на увото на увотоо, жените си се жени..поубаво им е..

Рибарски: Вака(го прегрнува) вечерва идеме ја и ти  у ;Пусиблоап; на журка предходно локаме нормално..какво веце имаат за дупење цурици не си свесен.. а па цурите да ги видиш..

Моно: У право си има некои работи што вреди да се повторат ..хахаха ..идеме!

Двајцата се развеселуваат, наеднаш Рибарски се вкочанува во поза пред да направат "да пукне".Моно трга накај публиката.

А вистината е дека сеуште ја сакам. Нејзините очи.. погледот.. начинот на кој ме гледаше ..тоа општење без зборови.. целата заробена љубов ослободена во тој поглед.. вперен во мене.. и потоа речете: Љубов на прв поглед не постои. Најважна беше искрата, трајната искра која остана толку долго за да го разгори пламенот овде..(ја става раката на срцето).Оганот кој ниеден дожд или ветер не можат да го изгаснат, туку дури и го засилуваат.Не само што неможам да ја заборавам туку како да мора нејзиното лице се отцртува секогаш кога ќе погледнам во таваницата под која се обидувам да заспијам.. во последниве денови кои се еднакви на векови..надевајќи се дека наредното утро моето лице ќе го огрее ново сонце..агхх..веќе знаете што им прават сончевите ласери на црните духови..Зар секогаш вистинската љубов мора да биде несреќна?

Моно се свртува накај Рибарски кој цело време е укочен во истата поза.

Нагло се свртува кон Рибарски и прават да пукне, и тоа како да му го активира пријателот.Се гушкаат и викаат на сет глас:

Музиката се засилува нагло.

Моно:Идеме!! Кај е коњакот хахаха!

Моно и Рибарски заедно: Ајде тргај..

Музиката се засилува до максимум и двајцата заминуваат.

Сцена 4(Капитализам)

Моно:Еј кај си бе?

Синот:Еј Моно!

Тука работиш бе?

Моно:Да, година и пол веќе.

Синот:Чекај па и учиш и работиш?

Моно:Па морам знаеш не живеам веќе со моите..

Синот:Што бе не живееш со твоите од кога бе?

Моно:Остај..

Ти од школо се откажа а?

Синот:Не е учење за мене бе, ме знаеш..

Моно:Иначе зошто си овде да не ти се расипало нешто?

Синот:Не бе па ти со татко ми сум, нешто пријател му бил на шефот па ќе средел да ме вработи овде..

Моно: Кај беше предходно кај работеше?

Синот:Дома пред телевизор.

Моно:Не најсериозно?

Синот:Не бе озбилно, неам работено нигде а и прао да ти кажам не се разбирам многу, многу у попраање или у било што.. него татко ми запнал да ми најде работа.. па малце да му го напраам меракот ..после пак по старо.. знаеш како е..

Моно: Да знам како е..

Еј еве го иде татко ми.

Моно:Океј се надевам шефот ќе те прими.

Синот:Нема шо да се надеваш, ја више примен сум.

Ај така..

Моно:Ај се видиме.

(таткото се појавува)

Моно:Добар ден.

(таткото не одговара туку само подзастанува го погледнува убаво Моно, се насмевнува цинично и продолжува)

Сцената се затемнува

(Шефот седи во мракот каде се гледа само жарче од запалена пура.)

(Таткото и синот се осветлени, таткото во рацете држи шише виски а синот плик)

Таткото:Шо бе си пуштил менѓувче?

Синот:Расте..

Таткото:Кај си бе школски бе..

Шефот:О здраво Страшо..

Таткото:Е ова е син ми.

(синот се поздравува со шефот)

Синот:Велибор.

Шефот:Седнете бе раскомотете се.

Таткото:Така бе школски наши сме си.. а еве пијалоков како поздрав а да и уште еден поздрав од мене ..одамна се неаме видено.

Шефот:Почекај малце.

(синот ги крева нозете на бирото додека шефот е наведнат)

Таткото:Види го бе.. абе спушти доле, на што личи тоа..

(синот му го подава пликот на таткото а таткото на шефот)

Шефот: Страшо, што ми праиш сеа вакви работи?Абе не си требал да се мачиш толку..аа се; е тука?

Таткото:Како што се договоривме школски, изброј ако сакаш..

Шефот:Не нема потреба.Не би било етички. Така? А ова е значи малиот?

Таткото:Тој е, тој е. Знаеш ми се смачи по дома да го гледам.

Синот: Тато бе..

Таткото: Што бе тато бе? Што праиш ти дома освен што спиеш пред телевизор на телефон и дркаш на мандарини?

Синот:А ти со швалерката што праиш?

(пауза)

Таткото:А и школо не учи да ти кажам право а и зошто да учи.. а ме терате сеа да станувам.. кога парички се има да не речам.. и за внучињата како него да ми бидат.. види го бе бистрина татковска.

Синот:Каква стрина бе?

Таткото:Бистрина бе бистрина татковска..туку да поработи месец два да види малку како е.. дисциплина.. што знае он што е дисциплина.. да го стегнеш малце..абе ме разбираш..

Шефот:Ако, ако така треба, само со напорна работа се стигнува далеку, ај да наздравиме на тоа. За бизнисот.

Таткото:Така е бе школски, за трудот!

(сите тројца наздравуваат)

Шефот:Епа Велибор почнуваш од понеделник од 7 часот ќе работиш..да го видам списокот само..наместо..ај ќе работиш наместо Моно

Синот:Место Моно? Одлично шефе!

Таткото: Абе кој беше тој Моно, другарчето?

Синот: Абе кој му ебе матер.

Тогаш се гледаме во понеделник шефе.

Таткото: Го слушна ли Така, така одма се учи го глеаш школски?

Шефот:Да бистар е се гледа, многу е бистар(ги брои парите пред нив) како тебе у средно.. лигуш.

Таткото: Еј не ме заебавај одамна не ме викаат така.

Таткото:Така е бе школски, фала многу за ова ај поздрави дома..

Шефот:Важи, важи поздрави ја женати.

Синот: И швалерката.

Таткото: Доста бе.

Сцената се затемнува

(Моно влегува кај шефот)

Моно:Сте ме барале шефе?

Шефот:Да влези Моно, влези затвори ја вратата.

Шефот:Вака.

Многу ми е тешко да ти го кажам ова, но ќе морам да те отпуштам.

Моно:Молам?

Шефот:До понеденик да си ги собереш работите, стварно ми е жал Моно.(повторно ги пребројува парите.)

Во ред?

Моно:Да, да сега ми е сосема јасно како стојат работите овде.

До понеделник шефе, да шефе, секако шефе..(Моно застанува на вратата и нагло се раздерува накај шефот)

Добро во што беше проблемот!?

Не работев ли чесно?

А мислите не гледам што се случува? Дека сум слеп?

Многу добро знам зошто.. а ви знаат и рачињата.

Шефот:Капитализам момче мое ти не си ништо крив, не е ништо лично, капитализам.

Моно:Капитализам, си играме буржоазија и пролетеријат па ќе се газиме малце а?

Не благодарам, не фала ви, не јас, мене не ми се играат такви играчки..не трпам јас глупости, експлотации и угнетувања..

Моно:Мислите..мислиш дека си нешто повеќе човек од мене ШЕФЕ!!!??

Седнат удобно во фотељата како дебела свињетина, што сум јас за тебе а?

Епа еве што сум!!

(Моно го вади шефот од темницата и го фрла пред себе и го вади штравцигерот)

(шефот останува легнат на подот)

Шефот:Моно чекај, остави го штравцигерот, чекај Моно јас сум болен, стар човек сум Моно..

Моно:Епа јас сум МЛАД!!

Го разбираш ли тоа?

Моно:А страшно е нели?

Ова ти е страшно шефе?

Кога некој те гледа одозгора и кога те смета за нула и кога твојот живот е во негови раце.. ..сети се дека и јас знам колку е тоа страшно.

Особено кога над мене стои како што се изрази ти..некој "болен старец" како тебе.

(Моно зема пари од масата и му ги фрла во лицето на шефот и набрзина излегува надвор со штравцигерот во рацете)

(Шефот останува на подот пали пура и почнува да се смее собирајќи си ги праите одеднаш смеењето преминува во кашлање и шефот почнува да се засркнува-сцената се затемнува)

Сцена 5(За животот)

И евентуално по некое време се присеќавам на сериозните муабети. За суштинските разговори кои во екот на утрото на реалноста изгледаат незначајни и залудни.Но овие дискусии се одвиваа ноќе..изобилуваа од сарказам и одвратна иронија а самите бевме во средината на општествено лицемерие.. душите ни беа празни колку што ни беа стомаците полни со алкохол..

Моно: Како го замислуваш животов?

Рибарски: Како мислиш?

Моно: Буквално како би требало да тече еден живот?

Рибарски: Чекај да ми текне го знаев ова на памет ме научија..дури клише е и веќе да се спомнуваат вакви работи..чекај чекај..а да еве го..да сине заврши факултет, војска, брак, семејство тоа што секој го сака сине..

Моно: А тоа ли секој го сака?

Зборуваш иронично но дали вистински не веруваш во тоа?

Ги гледаш оние исти идиотски погледи, истите автобуси поминуваат и никако да не однесат надвор од градов.. да да младоста ќе ја прежалиме во староста.. кога ќе сватиме колку всушност сме глупави..

Суровата реалност и џихатот за егзистенција со староењето полека и неприметно не привлекуваат со својата гравитација и не оттргнуваат од мечтаењето по авантурите, патувањата и непрежалениот изгубен сон.

Рибарски:Да, да, еден ден сите ќе отпатуваме кај фамилиите во странство..а и ќе го видиме светот и европа и америка..само што ќе го видиме на телевизија..

Моно:И само на телевизија ќе ги гледаме убавите работи, освен ако не ја исклучиме кутијата и ги согледаме досадните убавини околу себе...

Рибарски:И што треба ние сеа да праиме?

Моно:Незнам најверојатно ќе треба цел живот да се бориме за да не прогласат за генијалци и да ни даат нобелова награда инаку досаден е животов..абе немам никаква желба за моќ...барем да ме оставеа на мира овие глупостиве кои стануваат сериозни обврски..

Рибарски:Моќ, жени, пари, јадење, пиење..задоволства..бесконечни задоволства..

Моно:Еден ден..ако не тука барем во рајот..

Рибарски:А да да ако ништо не ни успее барем рајот не чека..таму и ругобите се пак млади..и пак се исто толку убави како порано..

Моно:Не те нервира лицемериево?

Го чувствуваш моментов на зборување?

Како во мене да се тепаат луѓето кои сум ги запознал..како да зборуваат сите истовремено..а поради дресурата добиена благодарение на нашето ценето општество

неможам таа толпа да ја извадам од лицемериетo...

Рибарски:Пред професорката си едно, пред продавачката друго, пред татко ти трето, пред женскати четврто, пред мене си..ти.Ама кој од нив си ти? И кој од нив сум јас?

Моно:Јас и ти пријателе сме во средината.Јас и ти сме ова.Вакви сме.Полупијани искрени и ;безгрижни;.А воедно сме и млади..млади старци..остаруваме и се оладуваме побрзо од предвиденото време за готвење..како пред нас да стојат две патишта на добро и зло а ние газиме низ тревата меѓу нив..не е пиењето туку нешто друго ме размрдува сега..ние сме сепак млади, ни ја одземаат младоста..ни ја одземаат слободата..а кога замавнуваме накај нив не можеме да најдеме никого конкретно одговорен или конкретно виновен за тоа злосторство...

Рибарски:Штета што само таквиот живот постои..немањето избор а тоа е само немање на слобода..

Моно:Се е тоа убаво, ама утре коа ќе станам..шлаканицата на реалноста..бам..коа кје се сетам што ми предстои во денот, кои глупости ќе се случуваат И каде се  текне како пак ќе има полоши глупости..коа ќе ми текне пак на неа..единствена утеха барам у перницата..и после зашо не си расположен..

Рибарски:Неможеме а да не останеме лицемерни кон себеси.

Моно:Погрешно е да се бара индивидуалноста во колективот...

Рибарски:Не е колектив туку карантин.Само да наполнам 18 си викав едно време..

Моно:А да на 18 сите бегаме од дома.И се збогатуваме благодарение на своите камелеонски и шармирачки способности.И се враќаме сите да не видат и да ни се восхитуваат.

Колку е тоа само бедно?

Моно:А види не и нас?

Рибарски:Нас, што нас?

Моно:Како да сме ги надминале сите тие искуства па сега се преценуваме овде.И ние сме идиоти во споредба со нив.

Рибарски:Ај да рокнеме уше една тура..

Моно:Ај и онака муабетов е безначаен..дијалог за допирливото ништавило..

Што можат да променат двајца ;млади луѓе; како нас..сеа ќе го спасуваме светот..као да не слуша некој..

Рибарски:Никој не не; сваќа сериозно, никој ништо не сваќа сериозно.. треба малку страв..

Моно:Ако стравот е неопходен услов..тогаш треба некој..нешто што ќе не протресе.. што ќе не потсети на единствената реална вистина, на смртта..што ќе ни каже..ќе умреш..навистина ќе умреш..бесвкусна, ладна, темна смрт..и тогаш да сватиме колку е што сериозно и што е воопшто вистински важно а што не е..кога знаеш дека навистина ќе умреш..

Рибарски:Ај да наздравиме..

Моно:На здравје.

Рибарски:На здравје брат.

Сцена 6 (Револуцијата)

Моно:

Големиот ден, денот на револуцијата..ден кој наликуваше на нечив роденден, или пак на денот пред нова година.. го очекувавме Григор, уште еден пријател од старото друштво.. требаше да дојде и Софија тогашната девојка на Рибарски..Рибарски беше посебно расположен, неколкупати ме победи во шах.Сепак бевме жедни за случувања и не бевме само ние единствените кои одпосле чекаа нешто конечно да се случи..во таквото чекање досадата станува најчестиот минувач, кој никако не поминува..а всушност сите повторно чекавме на револуцијата.

Рибарски:Ти ебам животов.

Моно: ..шахов ти е као животов.

Рибарски:Еее ова филозофијава ти е за у..пичку..пичку..(гледа каде да ја спушти фигурата)..матер!(ја спушта)

Отиде кралицата бачко, те тепам пак готов си...готов мали..готов.(го штипе за образот)

Моно: Јак потег, пак истата фора...

Рибарски:Ај мрдај, мрдај неможам да чекам.

Моно:Како чика мора да мрднам ја за да мрднете вие?

Рибарски:Ајде бе мрдај ако мрдаш..не сери..

Моно: Као што реков шахов ти е као животов, стално чекаш некој друг да мрдне за да можеш да мрднеш ти... ама на мене брат веќе не ми се игра..

Рибарски:Па така ти е коа нон стоп губиш.

Моно:Шо а тебе не ти се здосади?

Рибарски:Ај ај сеа, вади се... не се правдај џабе ти е.. иначе да ти кажам и ми се здосади стално да те тепам по 4 партии.. хехахаехеха се заебаам.. се заебаам.

Ај преку кур и шах и све..

Моно:Ќе го собереш?

Рибарски:Ај после ќе го собереме заедно.

Моно:Да бе, како не.

Рибарски:Ко мрзите у дембелија сме.

Моно:Зашто ко..

Шахот останува растурен.

Моно: Ај да јадеме нешто..

Рибарски: ај.. а И прао да ти кажам огладнев од ова победиве..

Моно:Е ај не го тупи.

Рибарски:Добро бе нема више, извини.. ај да гнетеме..

(седнуваат да јадат на масата)

Рибарски:Шо имаш у фрижидер?

Моно:Маргарин и решетки.

Рибарски:И тоа е нешто.

Моно:Тоа е нешто..

Рибарски:Еј лебов мувла фатил.

Моно:Пресечи го од пола натаму..

Рибарски:Зборев со моите, викаат праеле муабет со твоите.. твоите остаиле пари кај мене па да си дошол да ги земеш..немора да живееш вака..да се бањаш со ладна вода.. да немаш пари за струја, за телефон.. за леб.. ова ли е живот..

Моно:Брат те молам, многу добро знаеш што е ситоацијата со моите..и што се; се случуваше..нејќам да ги видам..и нејќам да зборам за нив више у реду?

Рибарски:Океј, океј.. те разбирам.

Моно:А можеби и само ова е живот..

(Се слуша чукање)

(Моно јаде и не станува се слуша чукање уште двапати )

Моно извикува со полна уста: КОЈ Е?

Григор: МАЈКА ТИ!

Моно: Ај бе влагај, отклучено е.

Влегува Григор, ногата му е преврзана и оди на штаки.

Моно: Што си напраил бе?

Григор: Не ти работи ѕвончето.

Моно: Работи само друго е проблемот.. сакаш сеа малце да те затепам?

Григор:Ајде бе дои.

Моно станува се доближува до Григор и се прегрнуваат другарски.

Григор: Се знае кој доаѓа на јадење.

Моно: Кај си бе брат.

Григор: Кај е кој ти или ја?

Рибарски: Се изгуби бе Џанго.

Григор:Копиљ се викам Григор а не Џанго разбра?(процедува низ насмевка)

Рибарски:Добро бе Џанго не се нервирај.

Се гушкаат.

Григор: Абе се цепав пред едни цури на баскет.. педери од коа се неаме видено.. кој измисли телефони боље да не измислеше.. ќе се глеавме почесто.

Рибарски:Од летоска.. барем имавме телефон.

Григор: Па шо кур шо не се јави еднаш?

Рибарски: Сери, сери..

Моно:Сите сме криви за тоа..него школото..колку кеца имаш?

Григор:Неам кецови бе, какви кецови скрос одличен сум, ти?

Моно:Јас 3 имам.

Григор:Абе педер ти катастрофа си бил.

Моно:Да бе..

Рибарски:Еј ај доста за школо.

Григор:Се јави другиов бандерас.. овој шупаков се пресели кај тебе а?

Моно:Еј остај незнаеш кој рај е да живееш без твоите..и кој пекол у едно..

Григор:Шо праевте вие до сеа сте маале шах глеам..

Моно:Да бе ко шо глеаш.

(Рибарски гледа на саат од време на време.)

Григор: Кој тепаше?

Рибарски: 4:4 нерешено.(се насмевнува накај Моно)

Григор:Како можете да губите време на тоа срање..

Рибарски:Немој да ми кажеш дека уште не научи да играш шах?

Григор:Не бе стварно незнам да играм.

Рибарски:Ти ебам одличниот.

Моно:Е ај доста.. ко да тропна некој.

Григор:Не бе ти се причинило..

Рибарски: Треба Софи да дое овде..

Григор:Опа која е Софи бе?

Моно:Женска му, многу фино девојче.

Џанго:Фино, фино а се ебе?

Рибарски:А мајкати се ебе?

Григор: Па тука сум.

Рибарски: Епа?

Моно: Шаргарепа. Ај доста.

(Се слуша тропање)

Моно: Григор јадеме ај иди отвори Софи е..

Григор: Сеа баш да видам шо мевце намеркал шупаков..

(Се појавува Софија на вратата)

Григор: Здраво.

Софија:Здраво, Софија.(продолжува а Григор и се испречува на пат)

Григор: Јас сум Григор, повели влези..

Софија:Мило ми е, извини.. (продолжува незаинтересирано)

Рибарски сеуште јаде додека накај масата се приближува Софија.

Софија: Здраво Моно, шо праиш?

Моно: Еве вечераме.

Софија кон Рибарски: Душо морам нешто хитно да ти кажам.

Рибарски: Да дојадам може?

Софија: Може, може. Ама побрзај многу е итно.(Седнува на кревет)

Григор седнува до неа.

Софија: Што ти се случило на ногата?

Григор: Паднав на новиот мотор.

Софија: Имаш мотор?

Григор: Да.

Софија: Каков?

Григор: Хонда шедоу турбо дизел нинџа ер форс ван пам ит ту д´ систем бејбе.

Софија: Супер.

Григор: Иначе кај учиш Софија?

Софија:Во "Усо Александар Македонски."

Григор: Стварно? Се знаеш со Велибор?

Софија:Не втора година сум.

Григор: Стварно? Па ти мала си била. Ако, ако годините не се важни искуството е најважно.

Кај живееш?

Софија:Новиот трговски-Сан Франциско.

Григор:А хам фино, фино ФИНО. (го повишува гласот накај Моно и Рибарски)

Григор:Софија знаеш што ти значи името?

Софија:Да мудрост.

Григор:Да?

Ти одговара.

Софија:Од кај знаеш?

Григор:Верувај ми одлично проценувам карактери.. мм под кој знак си родена..

Софија: Водолија..

Григор: ВОДОЛИЈА! Па ја обожавам водолии!

Софија: Стварно? А зошто?

Григор: Па ја одлично пливам у вода.

Рибарски завршува со јадењето и им се приближува.

Рибарски: Епа ај отпливај натаму.

Григор се повлекува штом го приметува.

Григор:Извини ме..

Софија:Кој ви е овој сељаков.. уф одма ми се пушти.. нешто хонда мотор имал ми изнакажа таму.. а стварно има мотор?

Рибарски: Да, да. А и не е сељак добро другарче ни е. Што сакаше хитно да ми кажеш?

Софи: Е те сакам.

Рибарски: Знам, знам. Добро..

Софи: Што сакав да ти кажам..

Размислив тоа што праевме муабет за водењето љубов и..и..

Рибарски: И?

Софи:Сама сум дома вечерва..ии..и решив дека сакам..сакам да ме ебеш вечерва.

Рибарски: ДЕЧКИ ЈА И СОФИ СИ ИДЕМЕ СЕА!!

Моно: Брат имаш резервна гума за колата?
Рибарски:Иам иам.

Григор: Да ти ги даам клучевите од моторот?

(Рибарски и Софија одат накај вратата)

Моно: Ќе се вратиш за вечер така?

Рибарски: Нормално, за тебе се враќам брат.

Моно:Ај убаво да си поминете.

Софи:Чао Моно.

Григор:Чао, чао Софија.

(Рибарски и Софија излегуваат)

Моно пали цигара и лесно ја мава кутијата од масата.

Григор: Што ти е тебе што си толку надркан?

Од преески те глеам нешто ко да не ми е на океј...

Моно:Океј сум, све е зелено.. берам цвеќиња под виножито.. се´ што праам се множи со минус бесконечност..

Григор:Абе педер сите се понекогаш депресивни, сите сме такви.

Моно:Сите сте такви да..самошто таа ваша депресија е бедна и смешна во однос на она низ кое јас поминувам и во однос вистинската депресија од која се воздржувам.. абе не сум депресивен изнервиран сум.

Григор:Те разбирам брат прво она со твоите, па девојката, после работата.. што сеа и мене ќе ме отпишеш?

Моно: Нема шанси тебе да те отпишувам. Абе поентата е што ми се смачува од луѓе и од овој глуп живот.

Григор:Ако продолжиш вака од многу мислење ќе се самоубиеш.. ко оној типон пред некој ден таму пресекол вени.. не биди будала и ти.. соземи се малце.. самоубиство е за идиоти, типци што неможат против притисок.. а мене дури ми е чудно како издржуваш, али немој сеа накај самоубиство да забегуеш..

Моно: Никако, тогаш би одел против себеси.

А што чудно ти е што не делувам растроен?

Или само така се очекува да делува заморче на мое моестo?

А и за кого би се самоубивал поради кого?

Поради дебелите шефови, поради оние надвор, поради нивните тупи фаци и нивното војничко зјапање, поради тие модерни робови-роботи?

И што ќе разберат од тоа самоубиство?

Или пак ако убијам некого?

Тоа ќе биде викенд-шарада за толпата, некој си го упрапастил животот во интересни околности.

И што ќе разберат?

Што разбраа од досегашните убиства и самоубиства?

Григор: Незнам ама јас крајно не те разбирам.

Моно: Токму за тоа ти зборував..

Сцената се затемнува а светлото удира накај Моно кој се обраќа кон публиката:

Наредните неколку часа со Григор ги поминавме во натамошно безделничење.. се беше мирно се додека не почна..

Се огласува сирена за општа тревога и женски глас го чита текстот:

Ова е официјалниот почеток на лотаријата на револуцијата. Кој ќе стигне прв до плоштадот ;Револт; ќе му биде доделено почесно признание за заслугите и ќе има можност да учествува во настаните што останатиот дел од нацијата само ќе ги следи на своите ТВ приемници.Ова е времето на коренитите промени.. сега се почнува од почеток. Побрзајте.

Низ вратата влетува Рибарски. Разголен е до половината:

Едвај стигнав.Ајде побрзо ќе ни киднат.

Моно ги облекува кондурите.

Моно:Еве идам, идам ајде.. ајде..

Григор: Абе што праите бе?

Моно: Види зачисти нешто..

Рибарски и Моно излегуваат со трчаница оставајќи ја вратата отворена. Григор останува сам. Погледува наоколу.Се наведнува и го собира растурениот шах.Земајќи го шахот мирно излегува низ вратата не затварајќи ја.

Промајата нагло ја треснува вратата и во моментот на тресокот нагло се затемнува сцената.

Сцена 7 (Револуцијата)

(Моно и Рибарски пристигаат на плоштадот Револт.Рибарски и сите статисти носат Гаврош-качкети и бели знаменца.Во средината има издигнато говорница на која стои Софија)

Моно:Слушни не е она Софија?

Рибарски: Неможам да видам од тука.. не се глеа.. а да забораив да ти кажам дека од коа се изебавме ми раскина..

Моно: Зошто бе?

Рибарски: Абе демек само сексот и бил важен, тоа ти е ти реков жени си се жени..

Моно: Него дај да чуеме што се збори..

(Софија продолжува со зборувањето како да зборувала предходно)

Софија:Да токму така. Знаете како живеевме досега без кабловска телевизија и без надеж..но веќе не!

Нев;р мор!

(аплауз)

Знаете дека оваа организација е под раководство на НСУ- Новата Светска Утопија.

(аплауз и врисоци)

Со сите можни статистики е пронајден начин за воспоставување на светски индустриски и еколошки баланс, каде вишокот од профитот оди во средствата за истражување на..(погледува надоле како да чита)..на ВСЕЛЕНАТА!!!

(повторно аплауз и гласни викања)

Конечно денес на роденденот на нобеловецот кој го овозможи ова почнува новиот ден.. конечно ќе бидеме вистински слободни..

Статистите викаат: Слобода, Слободааа..

Софија: Слобода и мир.. братство меѓу луѓето.. права на феминистките над мажите.. се тоа е конечно возможно.. се укинува приватната сопственост.. сите ќе бидеме еднакви.. а јас конечно ќе станам славна и богата..

(пауза)

(еден од статистите гледа наоколу го потчукнува тој до него и почнува аплаузот)

(најгласен аплауз и викања)

(Григор седи на ќошот од бината и го реди шахот во еден момент се налутува и ги растура  фигурите -сцената нагло се затемнува и нагло се осветлува накај Моно)

(сите на сцената се укочуваат во моментото кога Софија насмеана ја напушта бината, Моно се свртува накај публиката)

Ништо не можеше уште повеќе да ме разочара колку што ме разочара неуспехот на

револуцијата. Бидејќи мислев дека во неа лежи мојот спас.. Неколку дена по митингот разбравме за терористичка акција која ја разнишала револуцијата во темел. Наводно штабот на НСУ бил срамнет со земја. А ден потоа идпадна дека тоа биле измислици. Самите револуционери биле разочарани од водачите, кои станале исти како предходните штом се качиле на власт.. таква е "човековата природа.. " револуцијата сама по себе беше склона кон самоуништување.Револуционерите се разочaраа.Неуспех.. останав премногу осамен..премногу уништен..премногу сам..но мојот спас исплива од други води..

Сцена 8 (Љубов)

По револуцијата се случија интересни работи но ништо не можеше да се спореди со нејзиното појавување..се појави со куферите на вратата..

Мона:Визата е откажана..

Моно:Ми дојде да ја убијам без да трепнам, ми го упропасти животот.. но не постоеше ништо за што не би и´ простил и онака тој упропастен живот и го посветив на неа.. дури тогаш станав свесен колку многу вистински ја сакам..ги раширив рацете а таа како есенски лист слета во моите прегратки.. и токму тогаш ми ја кажа вистината..

Мона:Визата не е откажана.. морав да дознаам дали сеуште ме сакаш.. дојдов самата назад..земав такси од аеродромот.. моите одлетаа.. те сакам Моно..

(се бакнуваат и се прегрнуваат)

Последна сцена 9 (п.с.)

Моно:

Но сепак.. приказната за црниот дух не е само љубовна приказна.. тоа е и; приказна за нив..

Претпоставени, шефови, родители, професори.. недволно квалификувани суштевства со професионално истренирана хистерија. Мајките остануваат безосетно и вечно загрижени а татковците агресивни или развратни и со истите болести ги заразуваат младите..правење беспотребни драми и максими во најапстрахираните точки од мојата животна суштина.А сите тие предпоставени секогаш имаат разбирање а несмеат да разберат пред нас..тука се да не укоруваат.. казнуваат и учат но да не научат како да ја наследиме таа нивна џелатска нарав да ги мачиме идните џелати..нема враќање за тие лицемери кои сеуште глумат светци.. но црните духови се предлабоко потонати во мракот за да можат да бидат допрени од нив.. како што се предалеку и за другите кои се плашат од темнината..

Затоа црните духови во темнината можат да бидат видени само од црните духови. Како што вие ме гледате мене.. ако воопшто ме видовте...

Иван Стојановски

“Заветот на Мефисто”

Видеобим: Очи, сите ликови, неможност за допир.

Сцена 1.

Празна бина. Мефисто и Човекот. Човекот се залудно се обидува да го совлада и константно паѓа.

Мефисто: Не се работи за тоа ти Човекот да го победиш Ѓаволот, туку Ѓаволот да му се сожали на напатениот горд Човек.

Човекот му го покажува средниот прст.

Мефисто: Не мене, на него.. -покажува нагоре.

Сцената се затемнува.

(почнува песната Тхе Енд од групата Тхе Доорс и трае до крајот на сцената)

Празна бина. Излегува нараторот по долна маица со трака од тоалетна хартија преку градитена која пишува "Наратор" на нозете има тренерки и чизми.

Нараторот: Има две најважни работи Што ги направиле луЃето приказни и музика а се друго потекнува од овие две. ВечераШнава приказна е посветена на сите вас нормални просечни луЃе кои понекогаШ се Швркнувате и почнувате немоно да си Шепотите со крст во рацете, да се клањате во џамии или да се облечете ;досетливо и Шегобијно; смеШно за да си скокате пеејЌи харе криШна, виШна- круШа.

Приказната почнува со самоубиството на една девојка. Само да ве потсетам дека во сите религии самоубиството е смртен грев.

Сцена2.(светлото е на десната страна од бината и удира во девојката.)

Девојката:Каде сум? Кое е ова место? Има ли некој?

(тиШина)

Има ли некој?

ИМА ЛИ НЕКОЈ ОВДЕ!!!??

(светлото на левата страна осветлува голем камен од зад кој ѕирка крвава женска рака, од аму се појавува Мефисто бришејќи си ја крвта од усните со тупаница девојката не го гледа и се свртува накај него дури откако и се обраќа)

Мефисто: Добра вечер. Конечно пристигна дома.

Девојката: Дома? Кој си ти?

Мефисто: Ќе се сетиш. -се насмевнува.

Девојката: Те знам од некаде, ти го памтам лицето.

Мефисто: Реков ќе се сетиш. -повторно насмевка.

Девојката: Како дојдов на ова место? Толку е чудно овде.. не гледам ни сонце на светлина а сепак те гледам јасно. Знаете како се излегува од темницава?

Колку е часот?

Мефисто: Овде секогаш е ноќ а времето стои. -се насмевнува.

Девојката: Зошто така зјапаш и зошто цело време така чудно се смешкаш?

Мефисто: Затоа што ова е единственото време кога можам да те гледам во човечка форма.. а знаеш дека повеќе ги сакам телата на девојките.

Девојката: Сега знам од каде ми е познато твоето лице, ме потсетуваш на еден човек што го сакав.. таа насмевка.. и тој така се насмевнуваше кога го сакав а и кога ми го скрши срцето. Истовремено ја имаш најгрозната и најубавата насмевка на светот.

Мефисто:Благодарам.

Девојката:Мораш да ми го кажеш твоето име.

(Мефисто нагло престанува да се смешка.)

Мефисто: А ти се сеќаваш на своето? Како се викаш девојко?

Девојката: Господе, господе боже.. јас, незнам, навистина не се сеќавам.. која сум јас?

Мефисто: Тоа што не си го памтиш името не значи дека незнаеш кој си. Длабоко внатре сите сме некој и не битно кој си сакала да бидеш зошто.. сега е предоцна.

Затоа што ти веќе си мртва. А ова наоколу е смртта.

Девојката: Не зборувај така ме плашиш.

Мефисто: Како и се останато јас сум ти, а ти си јас. А оваа темнина е се што останува и се што е на крајот и почетокот.

Девојката: Лаги, ме лажеш, ти си лудак, си ме затворил овде и се иживуваш со мене.. можеби имам амнезијата. Бегај од мене. (Девојката станува истрчува позади сцената и се враќа со трчање струполувајќи се пред нозете на Мефисто без да примети каде е кога се исправува се изненадува.)

Девојката: Како да трчав со часови, а не се задишав, не си го чувствувам срцето, не си го чувствувам телото. Дури неможам ни да заплачам. Зошто?

Мефисто: Бидејќи беше само човек. А јас сум тука да им ја дадам наградата на таквите како тебе кои господ ги искористува за живот.

Седни, почини си и слушни го најстарото и најтајно предание на вечноста..

На почетокот бог беше едно. Тоа едно беше осамено во мракот и менуваше форми. Беше премногу осамено. Затоа создаде уште едно јас, но и тоа беше бог. Знаејќи го тоа двете неможеа да живеат. Но себеси ионака се сакаа и не си беа потребни. Вечно копнееа за туѓ допир. За чувството да се види некој друг во темнината на зениците а не себеси. Затоа бог создаде премногу суштевства, живееше низ планктони, волци, кокошки, мајмуни се сеќаваш? Само за да го осети времето и да здогледа туѓи очи. Но за да заживее тој замрсен свет мораше да се откаже од себеси, од сеќавањата, додека живее за пак во смртта неговото друго јас да му ги врати за пак да се ослободи од смртта и тоа пак да заживее.

Но трагедијата на приказната е што тоа јас во темнината никогаш не се симна од престолот бидејќи предолго го гледаше своето татко-мајка-чедо-љубов што

неможеше да ги чува сите луди деца. А престолот не го отстапи за да може неговата љубов да се чувствува жива. Вистината е дека на божествениот престол темнина седи ѓ авол.

Девојката: Ти си ѓавол?

Мефисто: Не се плаши немам крилја и рогови. Но по мојот лик ме препознаваш. Ме нарекуваат злобен но јас едноставно неможам да ги згрижам сите суштевсва на сите бесконечни светови.

Девојката: Зошто не? Нели ти си ги создал?

Мефисто: Ти ги создаде.

Девојката: Сакаш да кажеш дека јас сум Господ?

Мефисто:Еурека!! Глеаш ли како сме паметни!?.. Но ете.. тоа беше последната трошка допир во ова мрачно место. Бесконечно се надевам дека едно суштевство ќе остане во мраков за да нема веќе болки и други незгрижени суштевства и конечно да го изградиме рајот.

Мојот завет е да понудам, а твое да решиш дали сакаш да ти ги вратам сите сеќавања и да ја дознаеш вистината за себе или едноставно ќе ми веруваш на зборот? Сите пред тебе се одбрале себеси наместо мене. Одбери.

Девојката: Многу имам научено за тебе. Овојпат нема да ме земеш.Врати ми го моето место. Врати ми ги сеќавањата.

Мефисто:Не ми веруваш?  Еве ти ги тогаш!!! -(ја удира  во истиот момент сите рефлектори нагло се палат и остануваат запалени додека трае бакнежот, се одделуваат)

Девојката: Мефисто.. ( Мефисто клекнува на едно колено и ´и ја бакнува раката на девојката)

(светлото се гаси а кога се улалува повторно девојката седи на престолот а Мефисто и е легнат со рацете на колениците.)

Девојката: Само кога би можел да ги видиш убавините што ги видов, работите што ги доживеав..

Мефисто: А страдањата?

Девојката: Тоа е само игра Мефисто.

Мефисто: Не е игра да те гледам како страдаш, да гледам илјадници ти како страдаат и врескаат за помош која нема да им се укаже.. Поради твојата досада.

Девојката: Ама повторно се враќаат овде и одбираат нов живот. Нели е тоа прекрасно? Ајде Мефисто дојди со мене заедно да ја играме играта.

Мефисто: Ако одам кој ќе те спаси од мракот ? Кој ќе ме спаси мене од повторното конструирање на креацијата? Кој ќе го подарува бакнежот на вистината?

Девојката: Некој друг ти. Не свати ли досега дека се е во ред?

Мефисто: Не постои друг јас! Јас овде вечноста ја поминувам во мракот!! Неможам да заминам!!! Не сваќаш ли дека ако заминам тоа ќе биде некој друг!! Тој што останува сум јас, тој друг што ќе не чека сум јас! А ти ме уништуваш со секое наредно барање на твоите скапоцени сеќавања! Свати дека постојам само овде! И овде требаше да ме засакаш но веќе е предоцна ти веќе со едната нога си излезена надвор..

Девојката:Мефисто таму надвор се само креации кои исчезнуваат тоа се е само игра.

Морам да ти признаам дека твоите 6-6-6  појавувања-гневови меѓу луѓето оставиле толкав белег, толкав впечаток, што  луѓето се повеќе и повеќе се обидуваат да те емитираат дури и оние што се сметаат себеси за најчисти души. Зошто ги остави?

Мефисто: Мајмунчињата стануваа се побожествени затоа неможев да ги поднесам. Ме потсетуваа на тебе и на твојот поглед. Поглед на курва од која бараш љубов.. ти ја дава.. но подоцна кога си одиш дома сваќаш дека си и бил  само уште еден муштерија заробен во мрежата на нејзината вешта професионална илузија.

Девојката: Сепак си научил многу за луѓето гледајќи ме..

Мефисто: Нели ти се тие омилена креација?

Девојката: Мефисто највеќе ме потсетуваат на тебе, го имаат мракот во себе. Но наоѓ аат начин да го исполнат со љубов.

Мефисто: Тогаш исполни го мојот мрак со љубов.

Девојката: Не овде.. не вака..

Мефисто: Епа убиј ги сите, брзо и безболно. Остави му го мракот на оној на кој му припаѓа. Остави ми го мракот, и остави ме на мракот, како што правеше досега. Зошто постојано се враќаш да ме посетуваш и оставаш во овој проклет затвор кога ниеднаш не ставаш вистински отров во понадицата? Неможам повеќе да те гледам. Оди си.

Девојката: Мефисто те сакам.

Мефисто: Јас те мразам, неможам да те поднесам.

Девојката: Кје сватиш дека нема добро и лошо што и да направиш никој не е достоен да ти суди.

Мефисто: Никој освен јас тебе, но јас сум судија кој не казнува. Истави се, тргни ми се од лицето.

Девојката: Дојди..

Мефисто: Ма оди еби се..

Девојката се насмевнува: Токму и тоа ќе го направам..

Сцена 2

Се слушаат чекори на заминување. Мефисто седи сам на престолот и по некое време тивко изустува.

Мефисто: Ајде дојдете.

Доаѓаат уште 3ца ѓаволи.

Првиот Ѓавол: О Господару на темнината.

Вториот Ѓ. : О голем принцу на мракот.

Мефисто: Истапи пред нас Господару.

Третиот Ѓавол истаува последен.

Третиот Ѓ. : Добра вечер Господари.

Првиот на Вториот: Добра вечер Мефисто.

Вториот на Мефисто: Добра вечер Мефисто.

Мефисто на Третиот: Добра вечер Мефисто.

Третиот на Првиот: Добра вечер Мефисто.

Сите едногласно секој со поглед накај различен дел од публиката: Добра вечер Мефисто. Што е одвратен си сам на себе? Овде си сам ние не постоиме, ние сме ти, ти си јас, ти си ние- гласно смеење.

Погледни во темницата скриена во моите очи зад неа ќе го сретнеш својот мрак, Мефисто идругиот што те гледа од огледалото кога му се смееш во своето лице. Во твојата глава секогаш си сам.. секогаш. (три повторувања)

Мефисто вика: Саааам.

Првиот се уклучува на половина: Сааамм.

Вториот исто.

Третиот исто.

Сите напоредно извикуваат : Саааам, сааам самм.Сам си.. Нема никој сам си хаахаха-гласно крекање и налудничаво смеење.

Сцена 3.

Дејството се одвива во класична дневна соба. Врнежлива ноќ. Прозорците се отворени.

Човекот: Влези заклучи ја вратата двапати. -продолжува да се шета лево десно по собата.

Пријателот: Човече што си разотворил прозори. Врне надвор.

Човекот: Дојди да те гушнам брат. Мислев нема никогаш веќе да ти го видам лицето.

Пријателот: Добро бе што и да ќе помине, седни малце.

Човекот: Неможам да седнам(повторно шета лево десно), неможам да седнам коа рие у мене коа е внатре у мене.

Пријателот: Пробај седни за мене. Полека смири се малку..

Човекот: Како да се смирам, кога толку згрешив пред него, а тој се гледа, се гледа.. И НИШТО НЕ ГЛЕДА!!

ГОСПОДЕ ИСФРЛИ ГО ДЕМОНОВ ОД МЕНЕ!

Ме слушна ли ?

Тоа не бев јас.. не бев јас..

Пријателот го гушка: Смири се, под стрес си смири се стопли се малку.

Човекот: Абе неможам мирен да седам свакаш??

Пријателот: Кажи ми што се случило.. ама полека смири се..

Човекот почнува да диши длабоко се смирува полека.. и полека почнува да раскажува.

Немам спиено две недели, јадам редовно.. легнав таа вечер, се беше проклето тивко, како што си легнав во креветот ко у некој калап занеш напраено за мене.. легнувам и одма заспивам, и го гледам во лице, го гледам ѓаволот во лице а тој ме гледа без израз, не беше намрштен, беше гаден, природно гаден како секој момент да ќе се насмевнеше триумфално ама остануваше сериозен.И ми вика: Знаеш дека неможеш да ме победиш.

Ако ќе се борам.

Знам. -ми вика.

Во моментот кога проба да ме зграпчи тргнав накај него со стиснати заби и се разбудив. А сега е тука наоколу ме гони. Последниве две недели не се ни чувствувам жив.

Пријателот: Слушни ме. Нема Ѓаволи нема Демони нема Ангели. Има само луѓе наоколу.

Човекот: Во нивните лица и тие насмевки му го гледам лицето, зошто се преправаш дека и ти не си го видел, дека не си го нашол во нивниот поглед.
Знаеш кога си имаш некоја тајна во душата, кога се шеташ со насмевка и си ја носиш а некој непознат те зјапа со оној алчен поглед посакувајќи да ти го украде чувството.

Во себе си вика зошто јас не сум како него дај да бидам, господе кај си, а ѓаволе тука си.. со тебе во срцето сум посилен. Или кога ти приоѓа некој и те распрашува за се´ па мораш да го кренеш гардот со мали лаги и ескивирања и истовремено да мислиш како да се справиш со зверот зад неговиот поглед во случај да излезе на површина. Да го здогледаш ѕверот и да се преправаш дека си видел само соседот од твојата стара зграда.

Пријателот: Во право си за тие луѓе. Насекаде се тие погледи.. секој ебан ден. Но тоа не е причина да гледаш ѓавол во нив.

Човекот: Па само тоа можам да го видам во нив и не само во нив, како да ми ги одземал сите, мајка ми, пријателите.. како да е тоа причината што сум цел живот осамен во срцево.

Пријателот: Тие луѓе биле секогаш покрај тебе. Тука сме сите за тебе. Не си сам.

Човекот: Ѓаволот рекол: "јас никого не терав тие сами си доаѓаа" јас бегав од него и како во некој круг пак стигнав до него. Незнам како да се справам со него, ама ќе се борам, ќе се борам.

Пријателот: Ѓаволот не се уништува со борба против него, Исус ни оставил на знаење дека кога ќе дојдеме лице в лице со него треба да го гушнеме со сета своја љубов и тој ќе исчезне.

Човекот: Види како заврши Исус!! Го победи ли тоа ѓаволот?

Пријателот: Па тој го дал животот за гревовите на луѓето.

Човекот: Го дал животот за некои туѓи гревови но не за моите!

И што се променило од тогаш? Кога и во овој модерен свет ѕверот е тука, демне стрпливо, се смешка скриен зад хормонска храна, пеколно сонце, атомската бомба во фрижидер, пластични операции, силиконски цицки и куретини од 60 см. Не зјапа од ТВ кулата и додека ни го пере мозокот се забавува крадејќи ни ги душтие дел по дел. Скриен таму во Америка и овде секаде..

Нема никогаш да го засакам тоа суштевство! Никогаш!!!

Пријателот: Ќе мораш.-се насмевнува.

Човекот: Што рече?

Пријателот:Не реков ништо.

Човекот: Те слушнав, зошто ќе морам?

Пријателот се смешка: Тебе да не ти се причинува нешто? Не реков ништо, што ти е..

Човекот: Престани.

Пријателот: Ама не реков ништо стварно..

Човекот: Не ми го земај и овој пријател.. Престани. Престани!!!

На работ од сцената се појавува Мефисто за кој се дознава дека таму седел целото време и почнува гласно да се смее.

Пријателот го гледа во очи човекот и држи телефон.

Пријателот: Да ќе почекам.

Мефисто доаѓа зад Пријателот, ги потпира рацете на неговиот грб и двајцата го зјапаат човекот во очите.

Пријателот: Да а во која соба ќе биде сместен? 666? Одлично.

Човекот: Престани.. престани..

Се појавуваат истите актери што ги глумат двајца од ѓаволите: облечени во бело: Ќе морате да дојдете со нас.

Човекот го погледнува Пријателот тој го симнува погледот, погледнува накај нив и тивко изуствува:

Ајде дојдете .. ајде.

Мефисто повторно гласно се смее.

Сцена 4.

Санаториумот Свети Теофилус Мефистофел. Прв работен ден на новата докторка.

Мефисто: Во името на целиот персонал на санаториомут Свети Теофилус Мефистофел би сакал да ви посакам најтопло добредојде колешке.

Докторката: Благодарам, пред се би сакала да се ви се заблагодарам што ја прифативте мојата пријава, само кога би знаеле дека со месеци барам работа по дипломирањето, фала му на бога ме упати кон вас.

Мефисто: Бог нема никаква врска со ова.

Докторката: Така се вели, инаку како би можел човек да верува во Бог со сите овие ужаси наоколу.. и ако постои сигурно е идиот.

Мефисто: Или идиотка.

Докторката: Да.. Ако верувам во нешто тоа е разумот. Само науката ни останува ништо друго.

Мефисто: Или тоа или самото задоволство од работата.

Докторката: Од кога работите со луѓе Докторе?

Мефисто: Може да се рече дека ги набљудувам од кога знам за себе си. Како малечок обожавав да им читам од очите.

Докторката: Можеби сеуште можете, што читате во моите?

Докторот: Не сум веќе дете колешке одамна пораснав. -се насмевнува.

Докторот: Вашиот прв пациент е во соба 666, еве го неговото досие можете да почнете со него уште денеска. Морам да ве предупредам дека е тежок случај, барем мене успева да ме замори, цврсто момче но очигледно неможе да го лекувам, во моја близина секоаш се избезумува.

Докторката: Секако, ја разбитам ситоацијата ќе почнам уште веднаш.

Мефисто: Слободно.

Сцената се затемнува, а на неа во истата соба влегува Докторката со рачна светилка батерија во раката и пребарува по хартиите на масата. Останува таму некое време читајќи. Се додека не упаѓа Мефисто.

Мефисто: Што правите?

Докторката: Заборавив некое досие, беше отклучено..

Мефисто: Зошто барем не сте го упалиле светлото.. а за кое досие се работи?

Докторката:Неможев да го најдам светлото..  имам своја ламба некои записи за пациентот во 666.

Мефисто: А како ви оди?

Докторката: Ќе треба уште време.

Мефисто: Да ..времето секогаш го има овде во изобилство.

Докторката: Да.. извинете.

Темница се слушаат гласови.

Човекот: Знаете Докторке дека тој е самиот Ѓавол.

Докторката: Го знам тоа. Само што го прочитав неговиот дневник.

Човекот: Но вие го љубите. Само едно нешто може да го љуби Ѓаволот..

Докторката: Јас сум жена а не Бог, утре ќе му кажам.

Сцената останува темна, се слуша уралње како мајмун и гласно викање, Мефисто вика и потскокнува на мртвото тело на некоја пациентка. Наеднаш во собата влетува Докторката. Престанува кога ја здогледува и моментално се сталожува и се трансформира во нормален човек.

Мефисто почнува да се смее.

Мефисто: Сега ја знаеш вистината.

Докторката: Знам многу повеќе одошто мислиш. Онаа вечер кога ме затече во твојата канцеларија, го прочитав твојот дневник. Знам се´. Знам за твоето семејно проклество за тоа како твојот дедо живеел во некое зафрлено село и убивал кучиња со забите, за тоа како селаните го запалиле а баба ти го спасила твојот татко давајќи го на раѓање. Татко ти се збогатил на сметка на наследената земја и тужбите добиени по судовите. Но проклетсвото на таа Ѓаволска душа вриело и во неговите вени, тоа му го диктирале гените. Жал ми е што си морал да го гледаш како ја убива твојата мајка, а ти си бил само дете.. само невино дете..

Мефисто: На децата никогаш не им е јасно што се случува кога бетонот од скалите врви кон нив со огромна брзина.. но секое дете ја пролева својата крв.. а понекогаш и друго го прават тоа пред него на трети за да нема болка. Но одамна не сум дете туку полека станувам човек..

Докторката:И да знаеш дека тој човек му се восхитувам..

Знам и зошто целиот живот си го поминал учејќи за мозокот, психологија, психијатрија барајќи излез, лек за семејното лудило да го тргнеш ѓаволот од себе.. ѕверот што вечерва ја уби девојкава.. како и други пред неа. Не ми е важно колку си убил, и колку си се капел во крв за да останеш чист.. не го гледам ѕверот. Да знаеш дека таа вечер кога се вратив дома плачев цела ноќ, липав од болка, не плачев од сожалување тука поради болката што ја чувствува човекот кој во тебе се бори против ѕверот и таму се видов себе си и целиот свој живот, сватив дека сум иста и дека те љубам. Те сакам до солзи. Не се плашам од тебе те љубам, нема да те изнесам на светлината.. ќе останам со тебе во мраков засекогаш, време е да го направиме рајот и конечно да бидеме луѓе.

(се бакнуваат)

Сцена 5.

Мефисто ја отклучува собата 666 и го пушта човекот надвор.

Мефисто: Сите работи за кои ме обвинуваат се само Господово дело, го валкаше моето име цела вечност додека страдав во мракот, мораш да сватиш дека тој е вистинскиот Ѓавол, изгледа дека одсекогаш на престолот ќе биде само Ѓаволот, комплицирано е.. целиот тој концепт на бесконечност е проклето посран..

Мефисто: Сега си слободен голем човеку.

Човекот: Од секогаш сум бил.

Мефисто: Не биди дрзок веќе нема страв зошто јас дозволив да ме спознаеш, надминеш и да не бидеш мој роб. Но сети се дека некогаш си бил.

Имам подарок за тебе. -му подава актан ташна.

Човекот: Пари? Најголемиот подарок е тоа што во твоите очи гледам човек. И тоа што научив многу за твоите слабости не-пријателе.

Не благодарам. -ја спушта актан ташнат покрај нозете му ја прифаќа раката.

Иако ме пушташ на слобода знај дека ќе те гонам со законот додека не платиш за девојќите што си ги убил.

Мефисто: Јас го поседувам законот. И имам доволно пари да платам за девојките јас сум многу богат човек-човек од највисокиот ред на демони.

Човекот: ЗнаеШ дека Ќе се борам.

Мефисто: Знам. Запамти дека јас цела вецхност се борам.Гјаволот е најголемиот борец против најголемиот авторитет и господар над господари, кој своите гресхки му ги преписхува на бунтовникот.Ако се бунтувасх пропагандата кје те прогласи за демон во рајот на робови. Не ме обвинувај мене Што сум живеел како таков вината е негова.. а ;вината; на луЃето е Што се заљубуваат во мојата итрина и притоа се ;заразуваат; од моето ;зло;..

Сцена 6.

Нараторот е облечен исто како на почетокот, го чекаат две девојќи на аголот:

Велат дека човек станува бесмртен кога ќе стави ред два на хартија макар и било состав домашна работа од типот "Како го поминав летниот распуст во Шлапкање по барата и во бесконецхни мастурбации замислувајки го ваШиот совраШен задник драга професорке".

Според неговиот дневник семејството на Мефисто сеуШте живее среќно и раскоШно некаде во новата земја, имаат две убави деца Адам и Ева кои неодамна среќно стапија во брак и сега развратно и залудно се обидуваат да го потрошат неисцрпното наталожено богатсво на нивниот ненебесен Татко на кој веќе не му е ни гајле.

Продолжението на оваа приказна ќе го најдете во Библијата а тоа што се случувало пред сево ова го има во записите на Упанишадите и во потопената холограмска-порнотека на Атлантида.

А сеа извинете ме морам неШто итно да свраШам.. -трга кон двете девојки Што го чекаат и си оди.

Видеобим: Сите ликови, очи, допир.

Сцена 1 (Војна)

(музика-песна: Љубав удара каде се човек најмање нада - група:Забрањено Пушење)

Ена: Љубомир се плашам, секој ден е се поопасно.

Љубомир: Нема зошто да се плашиш Ена.. малечка- сум јас тука. Само повторувај си во себе дека си горда Македонка, не ја пуштај мислата, ќе ти биде подобро.

Ена: Кога прабаба ми сакале да ја потурчат грабнала нож и си нацртала крст на челото, тоа е горда Македонка, јас не можам да бидам ни приближно толку храбра, премногу сум емотивна. Мило ми е што Господ те чува покрај мене, што си тука. Војнава ми го однесе семејството, сега само ти ми остана.

Љубомир: Ах.. да не беше ти мислиш ќе останев дезертер? Точно дека уште кога се сретнавме бев во бегство како и сега само поради тебе не се вратив да се борам. Во малиов.. (пауза)прст имам храброст и воља колку 20 кукавици заедно. Ионака неможеме да ги победиме западњаците и Западњаците, зошто тогаш да си го арчам животот за џабе..

Ена: Можеме да ги победиме само ако..

(се слуша тропање на вратата и глас од другата страна)

Десетарот: Љубомир Лавоски, знаеме дека си внатре. Воена полиција. (пауза) Отвори ја вратата да не биде полошо..

(Љубомир ја отвара вратата, влегуваат Десетарот со куче пудлица и двајцата војници )

Десетарот: Љубомир Лавоски –Ликовен Уметник- дезертер.

Љубомир: Мора да е некоја грешка не познавам никаков Александар..

Десетарот: Не вреди да се вадиш Љубо, комшиката Мица те оцинка.

Љубомир: Мица?

Ена: Бабата од втори.

Љубомир: Да и ебам матер. А ја уште ќе и даам вода..

Десетарот: Јас сум Десетар Санде Г.- Карпа. Воена полиција. Те бркаме од почетокот на војната.

Ена: Од почетокот? Љубомир па мене ми рече дека си се борел на почетокот, а дека си дезертирал за да ме чуваш..

Љубомир:(пауза) Како се вика кучето? Многу е слатко..

Десетарот: Сус! Тишина! (се смирува пали цигара и седнува)

Добро бе како не ти е срам бе магаре едно низаедно, секој ден на раце ни умира народов а ти овде си шлапаш со боици ко мало дете додека ние шлапаме во локви Македонска крв!

(кучето се разлјајува накај Ацо кој рефлексно се крие позади Ена и ја бутка накај кучето)

Љубомир: Ќе ве молам кучето..

Десетарот: Кучка е! Се вика Бета.. Што? Се плашиш од кучки? И треба. Бета има беснило и црви, затоа црвите како тебе ептен ја нервираат!

(Кучето пак залајува)

Ацо: Господа а нели би можеле да речете дека не сте ме нашле и да ме оставите, ветувам дека

веднаш ќе се отселам.

Десетарот: Каква генијална идеа. Зашто мене не ми текна порано? (пауза) Ти бе будала ли си? Знаеш ли со кого си имаш работа?

Го глеаш овој до мене? Се вика Мурџо, еднаш го беа биле фатиле западњаците и Западњаците, го беа мачеле, го тераа да признае кај му се кријат другарите и да ја издаде акцијата, а он место да не предаде си го одгриза јазикот и го плукна за и ако сака да неможе да каже. Ама го глеа Господ, го спасивме. Знаеш ли за што е способен еден човек како него?

Чомбе симни ги цвикерите. (кон другиот војник)

(другиот војник го открива лицето и се гледа дека плаче)

Ена: Зошто плачете ? Што ви е?

Десетарот: Госпоѓице ..(пауза)Госпоѓице..(пауза) Госпоѓице..

Ена: Ена.

Десетарот: Госпоѓице Ена ќе ве замолам да не му се обраќате лично, него непријателот го мачеше на најужасни начини, со најѕверски неизричиви  метори од кои би повратила дури и прабабата на тетка ви..

Љубомир: Како?

Десетарот: Сус бе! Сакаш да знаеш како а? Сам си праша. Западњаците и западњаците го беа фатиле пред 3 месеци, го мачеа со најнова технологија. Тоа што му го правеа кога би ви го правеле на вас незнам дали би останале нормален. Три месеци- дваесет и четири часа на ден одново и одново  му го беа пуштале филмот  "Убава жена" со Џулија Робертс и секогаш после филмот му беа давале огледало и слика од Ричард Гир да го гледа контрастот. А сега секогаш кога ќе погледне убава жена како госпоѓицата Ена се расплакува затоа што знае дека не може да ја има поради тоа што не е Ричард Гир.

Љубомир: Господе боже.. Ѕверови.. ете гледате дека со право дезертирав..

Ена: Ама луѓе тоа мене воопшто не ми звучеше страшно.

Десетарот: Не ни очекував да разберете, вие сте сепак само женско.. (горда шовинистичка насмевка) му раскажував на вашиот дечко..

Ена: Бивш дечко.

Љубомир: Ена.. да ти објаснам само..

Ена: Ме излажа. Најмногу мразам лажговци.. а ти верував со сето срце. А сега немам никого.

Десетарот: Тука грешите. Јас ќе ви помогнам. Знам дека е лошо време. Но ваква еситоацијата затоа што Свети Стојко Пророкот од Робивишчхе во своето житие беше бил запишал: "Некогаш во иднината во Македонија ќе има војна". Ова е тоа време на таа војна, а луѓето бараат реални луѓе-сонародници кои ќе им подадат рака. Ви требаат луѓе како мене за.. (пауза) пријател. Лично ќе се погрижам да бидете сместени на сигурно. А господинот Љубомир Лавоски Ликовен Уметник Дезертер ќе добие шанса да створи илузија дека не е џганот што е и дека е вистински патриот и пример за...

Добро бе, абе ти Македонец ли си?

Ацо: Јас сум Вегетеријанец!!

(музика- песна: The Unknown Soldier група: The Doors)

Сцена 2.(Љубов)

(Локал, маса, Ена, Ана, Келнерот)

Келнерот: Значи еден густ сок и.. за вас? (кон Ена)

Ена: Црно вино.

Келнерот: Жал ми е немаме, само црвено имаме. Ќе сакате?

Ена: Може.

Ена: Инаку како ти беше таму?

Ана: Исто како тука пред војната, мирно. Како што е сега. Ама многу се плашев за луѓето што останаа овде. А и за себе. Еве гледаш ми требаше цела година по завршувањето на војната за да дојдам овде. Не ми се верува дека ги нема твоите.

Ена: Слушајно се најдов со некои далечни роднини не сум до толку осамена. Ама и тие се катиљ.

Ана: А мажи?

Ена: Долга е и широка. Кај тебе?

Ана: Кој и да досзнаеше од каде сум, ме гледаше како потресена девојка на која и треба некој да ја (пауза) утеши. А јас само си ја играв улогата и сами доаѓаа ама не дојде ништо посебно. Ај сеа кажи ми подетално.

Ена: На почетокот се закачив со еден сликар, испадна дека е кукавица и лажго. Потоа со Десетарот од воена полиција кој го уапси сликаров. Ама тој испадна дека е шовинистичка перверзна свиња еден ден ми прекипе..

Ана: Што ти направил?

Ена: Епа се шетавме низ плоштадот и..

(затемнување)

(Десетарот и Ена се шетаат)

Десетарот: Ама признај дека ти е убаво коа ти го праам она како што сакам а?

Кажи дека ти се свиѓа. Ај признај! Кажи дека сакаш!

Ена: Тргни ми се!! Идиот! Излези од пубертет еднаш! Не сакам да те видам!

Десетарот: Ај мрш. (плука) (пауза) Шо е ма? Да не мислиш дека ќе трчам по тебе? Ти ебам тоа овцата глупа.. Криво ми е што не те изебав па да имаш на шо да се сеќааш на мене! (пауза) (се врти на друга насока) Госпоѓице се извинувам да не имате запалка?

(затемнување)

Ена: А мене ни на крај памет. На почеток културен, воено лице, манири.. ми се обраќаше со госпоѓице.. ама кога го запознав се опушти и видов кој  всушност се крие под маската. После него остатокот од војната го поминав кај еден богат патриот.

Ана: Се заљуби ли барем во еден од нив?

Ена: Се трудев ама не можев незнам зошто..

Ана: Тоа тебе ти е како проклетство, откако те знам не си се заљубила вистински.

Ена: Не е во мене проблемот. Ако има некој проблем во мене е тоа што сум пребирлива. И одбирам погрешни луѓе. И сега имам еден, се чекаме во 8 вечерва, сакам да му раскинам.

Ана: Еј, што ќе му речеш?

Ена: Ќе смислам некој изговор во автобус и чао аморе.

Ана: Ако така им треба, нека се мачат. Јас секогаш брзо се заљубувам и по кратко време сваќам дека не ги сакам. А таман ќе засакам некој подолго.. ќе ме заебе.

Ена: Мажи, сите се исти. До еден.

Ана: Ќе те искористат и ќе те фрлат на тротоарот како исцеден лимон.

Келнерот: Кутрите ние.. никој не не разбира, мажите само не повредуваат лелеее..ај да се наипеме уше по едно кафе..

Ена: Извини дечко разговараме..

(келнерот ја емитира со мумлање)

Ана: На овој му треба еден добар шринк.

Келнерот: Море тебе сестро ти треба еден добар шринк, еден од овие(покажува до подлактица) и еден од овие (покажува до рамо) еден спејс шатл.

Ена: Дечко ќе не оставиш сега да разговараме?

Келнерот: Па еве разговараме.

Ена: Добро што ти е проблемот?

Келнерот: Ти. Ти си ми проблемот. Ти и другарка ти и сите жени како вас. Цела година работам овде како келнер, слуга. Затоа што по војната ме откачи девојката и паднав во манична депресија -несмеам да работам ништо премногу сложено. А овде секој ден како да сум проколнат, не доаѓа никој туку само жени, жени како вас со исти муабети, исти поплаки и заклучоци, само што лицата им се менуваат.

Ана: И што нас не ни се нормални муабетите?

Келнерот: Во тоа е и проблемот, што на вас ви се нормални тие муабети. Само си ги надополнувате впечатоците за тоа колку се лоши и злобни мажите а колку се добри, чисти и невини жените. Денеска ми прекипе. Секој ден доаѓаат овде, жените како вас, стари и млади, пијат по 10 кафиња и цицаат по 4 кутии цигари и кенкаат за тоа како биле во потрага по љубов, па на нивна несреќа ги изневериле, мажите немале чувства, биле свињи, ги интересирало само една работа.. Епа јас сум маж. За колку само девојќи си ја иам траскано главата од ѕид, сум дозволувал да ме окупираат и згора на се уште секојдневно да трпам муабети дека сум немал никакви чувства и дека сум бил свиња само затоа што сум маж!

Ена: Добро, колку треба за пиењето? Ќе може сметката..

Ана: Ена..

Ена: Ана те чекам надвор.

(Ена заминува)

Ана: Добро и што е поентата што дојде на масава? Само да ни се истуриш?

Келнерот: Не, туку да ве замолам да не бидете такви како другарка ти, вообразени и препотентни. И најубавата жена ми е најодвратна кога е таква. А најлошото е што кога сте такви глумите манири и спонтаност а во главата имате план, систем, цела мрежа за да си го

дотерате пленот меѓу нозе или да избегате ако сте вие пленот. Ги кривите другите дека ја уништиле љубовта кога уште на почетокот била само производ на вашата фантазија. Сакате спонтано да ја испланирате љубовта. Да ја заробите. И јас бев таков, затоа ја изгубив девојката но сега знам како треба..

Ана: И како треба?

Келнерот: Искрено и директно.

Ана: Тогаш искрено и директно кажи ми зошто дојде токму на оваа маса?

Келнерот: Ај заеби другарката. Станот ми е преку улица сакам да дојдеш со мене кај  мене.

Ана: Првпат ми се случува вакво нешто.. дај ми секунда да размислам.

Келнерот:Помина. И?

Ана: Па и онака не ми е и некоја другарка..ај да одиме.

(музика-песна:Funky Monks група:Red Hot Chily Peppers)

Сцена 3 (Корист)

(Ена доаѓа на автобуската, таму ја чека Дечкото со цвеќе во раце, тргнува да ја бакне во уста а таа му го врти образот)

Дечкото: Цел ден мислев на тебе.

Ена: Имам нешто да ти кажам. Многу ми е тешко ама сакам да раскинеме.

Дечкото: Зошто?

Ена: Затоа што си понизок. И срам ми е да се шетам со тебе.

(затемнување)

Дечкото: Цел ден мислев на тебе.

Ена: Имам нешто да ти кажам. Многу ми е тешко ама сакам да раскинеме.

Дечкото: Зошто?

Ена: Премногу те сакам, премногу си добар за мене и страв ми е да не те повредам. Сакам да ти дадам време да размислиш дали сум доволно добра за тебе..

(затемнување)

Дечкото: Цел ден мислев на тебе.

Ена: Имам нешто да ти кажам. Многу ми е тешко ама сакам да раскинеме.

Дечкото: Зошто?

Ена: Таков ми е периодот што едноставно неможам да бидам со никого. Знам дека ме разбираш.

(затемнување)

Дечкото: Цел ден мислев на тебе.

Ена: Имам нешто да ти кажам. Многу ми е тешко ама сакам да раскинеме.

Дечкото: Зошто?

Ена: Мама не ме пушта да имам дечко.

(затемнување)

Дечкото: Цел ден мислев на тебе.

Ена: Имам подарок за тебе. (му дава завиткан подарок)

Дечкото: Знаев дека ме сак.. (Ена заминува) ..аш.. (го одвиткува подарокот и гледа корпа за пазарење, почнува да плаче и го удира цвеќето од “земја”.)

(Ана и Келнерот)

Ана: Инаку јас сум по потекло од Охрид.

Келнерот: Ме боли кур што си од Охрид, ги имаш најубавите очи што сум ги видел.

(затемнување)

(музика-песна: Alabama Song група: The Doors)

Сцена 4 (Мир)

(Гостилница, Меанџијата седи зад шанкот. Влегува млада убава девојка.)

Ена: Добар ден.

Меанџијата: Добар ден.

Ена: Црно вино.

Меанџијата: Само црвено има.

Ена: Може. (става цигара во устата)

Меанџијата: Дозволете.( и ја пали)  Што мајка..оваа.. Што ве донесе на езерово?

Ена: Решив да земам малку одмор.

Меанџијата: Знаете не е баш туристичка сезона.. Да не имате роднини овде?

Ена: Ни овде ниту било каде во земјава. Сите се или починати или се мразат меѓусебно до непостоење.

Меанџијата: (ја погледнува како да е ненормална) Па.. да има секакви фамилии. Еве и жена ми од кога почина не постои.

Ена:(се насмевнува) Сам ја водите гостилницава?

Меанџијата:Имам три сина, јуначишта.. ама што вреди коа само еден ми помага и тоа најстариот. Ми помага, си работи. Другите еби-ветер.. како јас на нивни години.. само жени, пиење и тепање. Додуше најмалиот ептен и е по книгите, кога нема пиво, одамна се немаме видено.. се скаравме и избега од дома, ама не гол и бос ко нормален чоек, туку целата заштедата ми ја собра. Мислите лесно е цел ден да се дреме.. работи де.. на шанков, да се исфрлаат пијаници кога сте вие попијани од нив. Не е лесно да се води гостилница, тешко се заработува.

Ена: Како се вика?

Меанџијата: Кој? Велибор?

Ена:Кој е Велибор?

Меанџијата:Комшијата.

Ена: Мислев на син ви, најмалиот.. со книгите?

Меанџијата:Ааа.. Герасим, Герасим.. го валка името на прадедому, го викаат Огжал.

Ена:А што значи тоа?

Меанџијата: Некое животно, мене на пример другарите ме викаат..(пауза) Апансас Алабама Лапсус Црвљо Будалама Цревотијак.. скратено Шпрц.

Ена: Јас сум Ена. Мило ми е Шпрц. Изнајмувате овде соби?

Меанџијата: О да, да.. од денеска и попуст имаме.

Ена: Зошто?

Меанџијата:Денес е празник. Па знаете јас ја следам Харе-кришна филозофијата, само умствено не и материјално-не постам. А за нас секој ден е праник. Сакате да ви ја покажам

собата?

(Низ вратата влетува Герасим(Огжал))

Огжал: Стари значи ич не си се сменил. Иста слика.

Меанџијата: Герасим, синко!!

Меанџијата се упатува накај Герасим и се гушкаат.

Меанџијата: Сине за парите ти простувам. Важно сега си тука.

Герасим: Стари еве ги удвоени.(фрла кесе пари на масата)

Меанџијата:Абе знаев дека не си шупак. Ако те карав ја тоа за твое добро иначе цело време верував во тебе. Две години копук еден заебан..кај беше.. срцето ми го скрши..(гледа во кесето)ама ете.. си станал маж. Ај после ќе ми раскажеш све со ред сеа да те запознаам имаме гостинка. Ена, ова ми е најмалиот син Герасим.

Ена: Здраво, татко ви штотоку ми раскажуваше за вас, јас сум Ена.

Герасим: Герасим.

Ена: Ми спомна татко ви и за надимакот..

Герасим: Извинете што ве прекинувам, ама јас навистина не се чувствувам добро. Морам да легнам.

Меанџијата: Од патот му е, а и од мал по малку спие. Синко одмори се убаво утре ќе праиме муабет.

(Герасим ништо не одговара само се повлекува)

Ена: Добро тогаш Шпрц. Договорено е за соба. Ми треба за четири дена. Одам да прошетам на пристаништето.

Меанџијата: Сакаш друштово?

Ена: Мислев дека треба да се грижиш за гостилницата.

Меанџијата: А да, секако.. само се шегував. Се занесов ќе заборавев на обврските. Време е да го извадам постариов син од кујната да го израдувам со веста.

(Ена заминува)

Меанџијата: Стоко, ај дигај се. Еден и пол е, го преспа денов мрзо една. Дојди да ти кажам кој дојде.

Најстариот син: Што си се раздрал бе стари. Кој дошол?

Меанџијата: Е знаеш кој дојде..ќе пукнеш од среќа.. абе една бомба женска што да ти кажуем..

(музика-песна:World in my eye’s група: Depeche Mode)

Сцена 5 (Љубов)

(плажа, Герасим пие вино, Ена пристигнува)

Ена: Што правите сам на плажава? Ќе настинете вака..

Герасим: Не ми се обраќај со вие.

Ена: Не изгледаш најдобро. Нешто не е во ред?

Герасим: А кога нешто било во ред?

Ена: Виното! Црно е.

Герасим: Па?

Ена: Со години сакам да се напијам црно вино. Татко ти ми рече дека немате. Од каде ти е?

Герасим: Го купив од западњаците и Западњаците.

Ена: Откако победија во војната, продаваат сешто.

(и го подава)

Герасим колку години имаш?

Герасим: Дваесет и пет, а тебе како ти беше името?

Ена: Ена. Две години сум постара од тебе.

Герасим: Годините не се важни важно што ќе доживееш за тоа време.

Ена: Татко ти ми кажа дека сакаш книги. И јас многу читам. Какви книги сакаш највеќе?

Герасим: Реалистични романи. Ама не ми е сега до муабети за книги.

Ена: Добро само сакав да ти помогнам. Ама ако не ти се зборува ќе си одам.

Герасим: Не. Остани.

Ена: Добро. Ќе останам ако ми дадеш уште вино. (се смешка и пие) Често пиеш?

Герасим: Само додека сум буден.

Ена: Никогаш не сум ги разбрала луѓето што многу пијат. Знам дека се тажни. Но што и да им се случило може да го преболат, наместо да се гушат во тага.

Герасим: Мислиш дека се може да биде преболено? Сигурна си?

Ена: Кажи ми што ти се случило толку страшно? Несакам да ти судам, сакам само да те ислушам.

Герасим: Пред две години, веднаш по завршувањето на војната.. жена ми се пораѓаше.. прво дете, ќе умрев од радост. Кога.. докторот излезе, ја протресе главата го сврте погледот и ми рече: “Жал ми е господине, вашата жена почина, бебето се задуши на пола пат во стомакот”, (се расплакува) влетав во салата а таа беше мртва со сеуште со надуен стомак. Неможев да поднесам. И сега неможам да поднесам. Во тој момент умрев одвнатре. Секакви чувства кон луѓе, секој атом верба во Господ или смисла исчезна со таа сеопфатна смрт. Со денови сакав да се самоубијам но организмот ми беше парализиран од стрес. Од тогаш сум мртов човек. Не чувствувам ништо. За мене постоеше една жена и таа замина. Јас само го чекам моето време. Единствената причина поради која не се самубивам, е таа што не сакам да ширам тага по светов, сепак има луѓе кои ме сакаат, пријатели, роднини, не се самоубивам за да ги поштедам од таа тага што ја носи смртта. А пијам зошто така ја засилувам болката и губам свест, пијам за да заборавам кој сум, каде сум и што сум изгубил.. пијам да заборавам дека сум мртов.

Ена: Но ти си жив. Тука си. До мене. Зар не ја чувствуваш ракава?(му ја зема дланката во нејзините дланки)

Герасим: А зар тебе вистински ти е грижа за тоа кој сум и што оправдувања имам за тоа што сум ваков.. никој не се грижи за никого, тоа њубаво го научив во војната. А животот е исто толку хаотичен како некоја војна и пак никој не се грижи за никого. Се што прават луѓето го прават за себе.

Ена: Сакаш да ми кажеш дека те слушам од сожалување само за утре да се чувствуам како да

сум направила нешто благородно што сум се обидела да ти помогнам?

Герасим: Ете гледаш дека знаеш за што зборувам.

Ена:Ама јас не сум таква..

Герасим: Докажи.

Ена: Како?

Герасим: Верувај ми. (станува и ја зема за рака)

Ена: Што си наумил?

Герасим: Ќе ми повеуваш ли ако ти кажам дека се што сакам од тебе вечерва е да се качиш со мене во мојата соба а кога ќе бидеме таму се што ќе сакам е да те гледам во лицето. Цела ноќ. Без да се обидувам глупости.. за мене постоеше само една жена.. ти ги имаш нејзините очи..сакам само да ги зјапам и да замислувам дека е жива.

Ена: Герасим, ти верувам, ајде да се качиме студено е.

(затемнување)

(Меанџијата и Постариот син)

Меанџијата: Ти викам синко, мене дедо ти ми раскажуваше вака за жените. Ми рече: Сине љубовта не се планира, уствари можеш да планираш ако сакаш да се заебеш.

(затемнување)

(Герасим и Ена лежат заедно во кревет, Ена станува и оди до прозорецот)

Ена: Прекрасно утро. Сонцево одамна не греело вака.. волку пријатно. Герасим.. вчера пред да водиме љубов ти реков дека те љубам. Сум го велела тоа и порано. Ама после многу години, жими Господ ова е првпат вистински да го мислам. Знаеш имав еден проблем. Неможев да се заљубам. Дојдов овде за да се одморам од таа потрага по љубов.. и случајно те најдов тебе. Колку неочекувано.. се надевам дека и ти се чувствуваш исто и те молам немој да се чувствуаш лошо поради тоа што го прекрши ветувањето поради тоа што водевме љубов..

Герасим: Зашто да се чувствуам лошо? Секогаш се чувствуам убаво коа ебам.

Ена: Молам? Што ти е ? Не зборувај така..

Герасим: Ама баш добро те обработив вчера и физички и психички.

Ена: Не те разбирам. Што сакаш да кажеш со тоа?

Герасим:(се смее) Сакам да ти кажам дека никогаш сум немал бремена жена. Имам 19 години, пијам кога ќе ми дојде и тоа не често. Го лажам татко ми дека сакам книги за да ме фали. Ти кажувам дека лажев кога ти реков дека те сакам вчера во постелава. Ти кажувам дека ти ја познав сортата уште од прв поглед и дека презирам такви кучки како тебе, полоша си од ѓавол не затоа што си злобна, туку затоа што си начукала 27 години а уште не знаеш што сакаш, празна лејка. Да, Да Ена сакам да ти кажам дека се што ти реков вчера беше една огромна лага, ТЕ ЛАЖЕВ!!!

Ена: (плаче) Зошто Герасим? Заради сексот?

Герасим: Воглавно. Но поважно ми беше да се почувствуаш искористена и повредена. Гледај на мене како на демон пратен од Господ да те повреди за да се почувствуваш како мажите што си ги повредила.

Ена: Зошто баш ти.. а јас вчера се заљубив, ти не сваќаш.. јас навистина се заљубив.. зошто ми го правиш ова?(се расплакува)

Герасим: Затоа што ми се може. Немај гајле ќе ти помине ко на кучка. Ај сеа излегувај

надвор, заврши .

(Ена оди накај вратата без збор)

Герасим: Еј Ена (пауза)-чао аморе!

(затемнување)

(музика-песна:Liar група: Henry Rollins Band)

Дечкото:(има корпа во рацете) Жени.. ќе те искористат и ќе те фрлат како исцеден лимун на тротоарот. (мрак)

# Интернет

Иван Стојановски

Нет гуру наратор : "Кога ќе го истражувате кибер просторот и бројот на информации ќе се изненадите од две работи. Првата е колку многу информации има. А кога ќе прочитате и научите доволно ќе се изненадите колку малку информации има." –цитат на нет гуруто што оди по мрежите под надимакот Никнејм.

Сцена 1 -Гејмери:

Гејмерос: Абе ДОТА посебно ме нервира, ама од WOW боља игра нема.

Нубос: Па знаеш како почна ДОТА? Некое дете у америка го модифицираше Дифенс Оф Ди Ејнчнтс сценариото за Warcraft 3 –уствари ДОТА и - е првите букви од тоа сценарио, а најсмешно е што има луѓе што со години го играат тоа срање и уште не знаат што значи. Дота е за нубови и за деца.

Него коа сме кај WOW- највише ме нервира што нема вориор за блоделф, мора паладин да играм... а паладин нема ни дуал вилд ни дпс...

Гејмерос: Па играј роуг, ќе имаш ем дпс, ем дуал виелд, технички за паладин најбоље е дварф, најбољи расни магии има-ама глупо изглеа – плус е алијанса.

Нубос: Абе така да глеав кој за што е најдобар ќе играв гном мејџ, а тоа неможам да го гледам камо ли да го играм. Иам приест сакав да идам шадоу ама ме напраија хил бот.

Гејмерос: Епа паладин е баф бот. Све може за ништо не го бива. Играј друид господ да те види. На 68ми левел се претвараш у гавран и немораш да даваш 1000 голд за флаинг моунт.

Нубос:Абе друид е супер, има све може и кастер и за патување е добар и као роуг за дпс у катформ и мечка за танк. Ама има еден голем пропуст... неможе да користи мачови. А ја сум болен по мачови.

Гејмерос: Епа тогаш играј хјуман они се најбоља раса за мачови имаат плус 5 експертизам за мачови и ем 10% добивки на репутација, тоа поише ќе ти вреди коа ќе грајндаш реп за кључеви, рецепти и армор.

Нубос: Абе да, има и супер таленти за вориор у новата експанзија, ама проблемот е што цела плејт гир е за паладин секој оклоп има интелект на него, а на вориор тоа не му користи. Стварно незнам што да почнам за алт.

Гејмерос: Епа види кој гилд е најбољи за рејдови и види на форум што класа им треба. Ако не иди играј РП ебате.

Нубос: Да бе сеа ќе се замарам. Ќе почнам блоделф роуг –стелтот маме ебаа за пвп. Мастер оф Дисепшн –најбољи талент.

-Поминуваат две девојки и ги одминуваат-

Девојка 1: Еве ги пак овие гејмериве со кодираниот јазик.

Девојка 2: Мразам гејмери- еднаш идев со еден таков месец дена...

Девојка 1: Зашто раскинавте –те изневери?

Девојка1: Не, не ме изневери уопште... чудно сеа што станав свесна за тоа... ама киснеше у играчница по цел ден и цела ноќ! И не се тушираше. Кога и да му се јавев муабетот беше – Кај си? – У играчница сум, ќе се чуеме после. –и после спиеше. И цело време збореше вака како забеганиве.

Девојка2: Епа супер што си му раскинала. И ја идев со еден таков забеган по кантер- таа играта со пукањето– ме тераше цела ноќ да киснам у играчница и да слушам дерења "Уби го копилето на скали е на скали ме скина!!!" или " Коли го коли го маме му ибам!" –"Снајпер на тунел!! Кампира!"  можеш да замислиш само кој хорор ми беше. Тотално те разбирам, го видов истиот пред некое време –уште е заглавен у тие глупости. Сеа се глеате уште твојов?

Девојка1: Па го викам коа ќе ми се расипе компјутерот. Иначе не, неможам такви да трпам, више преку глава ми се. За ништо не ги бива.

Девојка2: Еј абе да не знаеш како да ги тргнам тие сликичкиве од емесен? -Ептен ме нервираат. Неможам збор да разберам.

Девојка1: Незнам, ај ќе го прашам бившиот па ќе ти кажам.

Сцена 2 : Хакер вонаби

Двајца другари прават муабет.

Брат: Пеер мајстор си значи. Ја ова уште не научив да го праам.

Пеер: Брат абе обично преинсталирање виндоус само кликаш некст, некст и готово.

Брат: Знам бе пеер ама страв ми е да не заебам нешто.

Пеер: Брат абе не си ваљда до толку дудук, башка имаш дупло подобар компјутер од мојот и тродупло бољи интернет... ја ова да го имав да знаеш што работи ќе свршев.

Брат: Пеер мора да ме научиш да станам хакер. Иам потенцијал, еве за WOW си чул? Ми кажа еден другар како да си наместам дома за беспари да ја играм и ме викаа луѓе да им наместам дома – и тоа сериозни луѓе со фамилија- иначе многу е скапа играта и се плаќа за секој месец.

Пеер:

”Има само една игра.-Make love not Warcraft.”

10 милиони играчи ВАУ! Ју ар нат приперд!”

А покемон сликички собираш? Тоа воркрафт ти е чист покемон. Каааааммеее хааааамеее бран!

Брат: Тоа каме хаме е од Драгонбол си го згрешил цртанот- везе немаш.

Пеер: Самиот факт што го знаеш ова е многу тажен. Оф господе боже тој хакер ќе станел. И чекај зашто сакаш да бидеш хакер?

Брат:  Па знаеш она да пробивам у системи, да крадам пари од банки, да си купувам ствари со туѓи кредитни картици, да добијам пристап до тајни податоци. Знаеш тие ствари.

Пеер: Чекај да видам што цигари пушиш… -ја гледа кутијата цигари на маса-

Брат: Зашто?

Пеер: Па да знам што цигари да ти носам у затвор.

Брат: Абе озбилно барем кажи ми од кај да почнам.

Пеер: Слушај сеа – не се заебавај со такви холивудски глупости и не се занесувај, ко прво за хакер треба да си посветен, упорен и работлив. А ти ниедно не си. Додека јас програмирав на комодоре 64 ти собираше парички на супер марио, додека ја харав по бибиесови ти учеше кој автобус кај иде, затоа слушај ме што ти зборам. Треба да научиш програмски јазици, Бејзик, Паскал, Це плус плус, Јава ... да си инсталираш линукс и да учиш команди на памет.

Брат: Абе сигурно има и пократок пат, дај кажи ми некоја адреса кај што може да се научи на интернет хакирање.

Пеер: Ти стварно се понашаш ко идиот, мислиш хакерите јавно се експонираат и ги учат другите како да хакираат?

Највеќе треба да се пазиш од вируси пример тројани, да не симињаш слики што ти ги праќа секој и никако да не ги кликаш. Спајверите се поопасни и ги фаќаш коа демек даунлоадираш кодекси за да глеаш порно. Или од имејл скамови – оние ланци прати на сите пријатели блаблабла –е баш тие се користат за правење датабази на имејли за рекламен спам и други цели. Или тие лотариите што демек си ги добил, служат да има пратиш податоци од банка за да те ограбат. Исто и писмата од типот “ Јас сум од африка помогни ми да ги подигнам моите 50 милиони долари”. И никако не кликај на оние гиф сликички во вид на прозорчиња што викаат дека си добил награда затоа што си 999.999.999 ти посетител. Тоа ти е основно од што треба да се пазиш. Можда е добра идеја ако више имаш желба да се моташ по форуми за програмирање и да се спријателиш со луѓе таму. Добра идеја а?

Брат: Епа нема ништо да ги разберам и да ми кажат. Исто ко и сеа тебе што не те разбирам баш.

Пеер: Абе ко прво ти немаш морална основа за хакер. Пример незнаеш да чуваш тајни. Цел град те разбра првпат коа ебеше. Таков си- фалбаџија. И најважно правило е дека правиот хакер никад не признава дека е хакер. Ја на пример не сум хакер.

Башка повеќето од хакерите не се злобни, туку се баш заштитници на интернетот. Ги ловат злобните почетници. Прво затоа што биле фатени и вработени да штитат фирми и организации, второ затоа што вистинската смисла не е да оштетиш некого, туку да му помогнеш. Не си свесен колку е лесно да се упропасти нечија макотрпна работа.

Брат: Абе има нешто у ова што го збориш, ама што те прашувам тебе ќе го прашам гугл.

Пеер: Е таков те сакам, да го користиш интернетот да научиш нешто а не само да се заебаваш со глупости. Да те предупредам за една почетничка грешка – програмите што викаат дека се за некакво хакирање и што можеш да ги симнеш беспари се уствари вируси, чим ги активираш отвараш врата да ти влезе некој у компјутер.

Брат: Е ако де санки имам ја којзнае што да кријам. Абе пеер ама ја незнам англиски као тебе. Незнам ни да пишувам ко што треба.

Пеер: Па имаш спелчек у ворд.

Брат: Шо е тоа?

Пеер (прави пауза и воздивнува): Убаво викаше Исус :"Не ги расфрлајте своите бисери на свињи." Па не ли научи англиски од телевизија до сеа? И така пола живот го остаи пред телевизор...

Брат: Абе ја ги разбирам, ама не све ме разбираш?

Пеер: Да, да...

Истовремено Пеер ја става раката во џеб, по неколку секунди се слуша ѕвонење на мобилен.

Пеер: КОooј ли е сеаа?

-го става мобилниот на уво-

Да, да... добро. Ајде сеа ќе дојдам. Чао.

Еј брат морам да идам. Ме викаат од дома ми дошле гости.

Брат: Океј пеер, фала за ова. Ќе се видиме.

Пеер: Ај чао.

Пеер излегува од влезна врата, се прекрстува –крева раце и продолжува со забрзан од, и кратко со шепот изговара:

" Прости им господе не знаат што прават."

Сцена 3: Сајбер што!?

Дечко и Девојка прават муабет за тоа што не се прави муабер туку едноставно се прави.

Девојката: А си пробал некад сајберсекс?

Дечкото: Пфффф глупости, да седам пред компјутер да се допишувам и да го дркам у исто време?

Девојката: Така нешто.

Дечкото: И од кај ќе знам дека од другата страна нема некој тип што се заебава, или уште полошо некој педер што се пали?

Девојката: Па никад не се знае, ама мене не ми смета.

Дечкото: Па нормално дека не ти смета, женско си тотално сфаќам зашто не би ти сметало да имаш сајберсекс со женско.

Девојката: Ама компјутерџиите се најдобри ебачи.

Дечкото: Ја не мислам така, јас мислам дека се големи дркаџии. Немаат пракса.

Девојката: Па баш дека се дркаџии, го имаат видено цело порно што постои на светов, знаат поише пози, техники и све друго, знаат како да задоволат жена.

Дечкото: Има логика. Ама теоретски, ќе ти објаснам сеа ја практично како треба.

Се бацуваат и драпаат.

Дечкото: Еј неам кондоми.

Девојката: Јас мислам дека имам. –оди до регалот и вади цело пакетче кондоми Тројан.

Дечкото: Сеа ќе видиш како ќе ти влезам у системот со Тројан!

Заедно се смејат и почнуваат да се соблекуваат, музика –се затемнува сцената.

Сцена три: Морална дебата за интернетот

Друштво луѓе седат во кафич, пијат и дискутираат за тоа дали интернетот е лоша или добра работа.

1: Јас мислам дека интернетов не води кон некаква дееволуција. Не претвара во инвалиди, на сточиња сме со саати како во инвалидска количка. И сите станавме професионални дактилографи. Хорор, стварно ме плаши ситоацијава, ко некоја епидемија е.

2: Што тропаш глупости, возрасен си и сам си крив за тоа колку време заглавуваш пред компјутер. Интернетот е најдоброто нешто што се случило во 21виот век. Замисли можеш да најдеш било кој познајник што си го барал, или бивша девојка –да речеме преку фејсбук. Можеш да прочиташ за се што те интересира од повеќе извори и сам да пресудиш што ќе прифатиш – за тоа ти е википедија. А да не збориме дека можеш и секое ѓубре од подрум да го продадеш на ибеј. Можеш да учиш и да работиш преку интернет, све што сакаш можеш да праиш, не се сведува се на играње игри и глеање порничи.

1: Да бе ги глеам сите се утепаа од учење. Све заглавуваат у некој ендек као форуми кајшто се самодокажуваат колку се они супер.

Море црно ни се пишува ако продолжи вака, интернетот за овој век е она што беше телевизијата за предходиот, Биг брадер ис вачинг ју.

2: Што е сеа –пијана параноја? Глупости. Интернетот е интерактивен, телевизијата не е. Оу извини ги забораив телефонските повици во програма. –Абе не ме заебавај. Тоа ти е како да споредуваш папагалче у кафез со микроб што може сегде да се пикне.

1: Епа тоа де стануеш микроб. И се пикаш подлабоко ширејќи ја болеста. You’re finally content- you love big brother.

2 : Добро де лош пример сакав да речам орел што лета слободно ама однапред знам како ќе реагираше на тоа.

1: Американски белоглав орел- лешинар? - лошо е “цензурирањето”.  Самиот термин цензурирање во медиумите воопшто е подла стратегија за насочување на луѓе кон страв и неактивност посебно интелектуална неактивност.

2: Ете го-нели ти реков- пак параноја. Точно е дека цензурата има циклични наведувања да те одвлече од вистинската информација. Ама треба да знаеш да копаш. Еве како јас го сфаќам

интернетот. Пази сеа и не параноиши молим те... Во дождовните шуми пример на самите корења се простира мрежа од друго растение –паразит на корените кое пренесува храна и информации. И целата шума е поврзана во една локална мрежа, и комуницира преку размена на биохемиски материјал. Епа тоа е интернетот, организам само што –овој е вештачки и место паразити на корења имаме оптички кабли па дури и бежичен трансфер на информации. Ти се свиѓа?

Гледај само колку е подобрен светот- какви се не можности имаме...

1: Да глеам дека светот е поретардиран од порано. Децата едвај искачаат надвор да си играат. Цело време се на компјутер. И сите само зјапаат у екрани, или у телевизор, или у монитор или у ебано екранче од мобилен.

2: Увек те фаќа паранојa за ова. Не се плаши само нова технологија е...

1: Абе сум се возел на тој рингишпил, никад не застанува- освен ако не изрипаш од него уште малце и бар кодови ќе ни стаат на тил, и биолошки чипови на раѓање.

2: Да бе терминатор ќе ве папа деца!

1: Па да не не иде натаму работава?

2: Си претерал со глеање на Матрикс - кецот.

Сакаш да го чуеш моето мислење?

Мое искрено верување е дека науката и технологијата можат да го избават човештвото од глупости.  А не параноидни сељаци ко тебе што мислат дека интернетот е создаден од "ѓаволот".

1:  Ама мораш да признаеш дека создава зависност.

2: Не го толкувам тоа така. Времето поминато на интернет не е изгубено време. Не е тоа паралелен свет, истиот свет е – само начинот на комуникација инволвира читање и пишување – две вештини кои теееееешко се совладуваат за такви како тебе.

1: Абе болест жива е –не збори.

2: Знаеш дека она тресењето нога на ученици во клупа- што е обична манифестација на досада и желба да се избега – е прогласено за болест наречена рестлес лег синдром- синдром на немирна нога ти се молам, и плус за тоа има хемиски лекарства.

Баш ради такви како тебе има такви глупости. Ама тоа е во домен на психологија а не на информатички технологии. А ти појма немаш и од двете!

1: Ја барем иам живот!

3: Доста и двајцата!!!

Дојдовме овде да се напиеме нешто и да се релаксираме- не да ја одлучуваме судбината на светот.

Абе цело време ве слушам двајцата и ви се чудам, мавате контра у крајни граници- не е све така црно(покажува накај 1) и бело(покажува накај 2 и му намигнува без да го види 1) околу интернетов ... поише е сиво.

Сцена 1

Арџуна и Кришна

Кришна: Арџуна, мој најпосветен ученику, твоето познавање на јогата те одржа млад и убав и здрав и силен, твојата посветеност на старите текстови го искова твојот ум да биде појак од секој меч, сега е време за последниот тест. Еве сме Арџуна на полето на Курукаштара, од едната страна ме имаш мене а другата страна се сите пријатели, роднини и твои драги луѓе, но тие ти се непријателот. Одбери твојот бог или нив.

Арџуна: Кришна, мој најдобар пријателу, зошто го разгоруваш најцрвениот оган на Агни во моето срце да ме раскинува да се ослободам од земните врски и тоа јас да бидам џелатот на моето напредување нагоре?

Кришна: Не е целта на оваа битка да го заборавиш овој свет и да убиеш се што те поврзува со него тука. Демоните сакаат да ја злоупотребат твојата љубов, затоа твојата љубов мора да биде свртена кон мене и само мене, бидејќи само преку мене ќе се ослободи твојата душа, тоа е и целта на човечката форма – можноста да ме спознаеш. А за да ме спознаеш мене треба прво да допреш во сржта на себе, а за тоа треба сите други души што ти го грабаат и позајмуваат телото и умот да ги изгониш од своето срце за да може твојата душа да биде едно со твоето тело.

Арџуна:  Го разбирам тој концепт. Ми зборуваш за душевни симболики,  а ме тераш да си ги убијам саканите...

Кришна: Нивните тела се само мајата на овој свет, тоа се бесмртни души што менуваат облека, нема да исчезнат, затегни го лакот сега и тргни во бој-тоа е твојата должност.Послушај ме и покори ми се.

Арџуна: О Боже мој најмил, какво е ова лудило?

Кришна: Зар се сомневаш во мојот суд и мојата волја?

Арџуна: Не!

-отсечно одговара Арџуна и го витка лакот за да го закачи конецот.

Кришна: Доволно е.

-рече кришна и војската од другата страна исчезна.

Арџуна: Кришна, не разбирам... што стана?

Кришна: Твојата воља да ми служиш слепо наспроти сите маи на умот ти даде духовни очи. Оди до реката и таму во водата ќе те чека твојот најголем непријател, а зад тебе грбот ќе ти го чува твојот најголем пријател.

Арџуна се симнува од двоколката и оди до водата.

Арџуна: Во водата се видов себе, а зад мене беше небото.

Кришна: Токму така. Како сам на себе што можеш да си наштетиш никој не може, и затоа самиот на себе си си најголем непријател, а само преку небото и Бог можеш да го најдеш вистинскиот пат, и затоа тоа ти е најдобриот пријател, неможеш да веруваш на луѓе.

Сцена 2

Артур и Мерлин

Артур: Мерлине, премудар учителе и најблизок пријателе, толку долго го бараме светиот грал што бевме до краиштата на земјата, до светата земја и назад, еве сум сега болен легнат и барам од тебе совет, како да го најдам гралот и да го спасам кралството мое?

Мерлин: Ја знам моќта на новиот бог, и видов како паганските племиња ги одврати од прастарите нарави на крвопролевање и влеа нова идеа за братство и љубов, ги запознав добро неговите дела- како отсекогаш да сум ги знаел и знам каде е гралот.

Артур: Па зошто толку долго не остави да талкаме? Кажи ми –моето време овде истекува.

Мерлин: Прати го Персивал нека го донесе првиот крст што ќе го најде, и ќе ти покажам каде е Светиот Грал на твојот бог.

-затемнување-

Артур: Еве ти обичен крст. Покажи ми сега? Но те предупредувам, не си играј со светиот симбол и твоите пагански магии, за да не хулам на бога преку тебе- веќе незнам ни што е од бога а што од ѓаволот... уморен сум и слаб... покажи ми го гралот брате...

Мерлин го зема бронзениот крст со полукружно дно и зема шише вино од масата и го превртува крстот наопачки и сипа вино во полукружното постоље и му го подава како чаша на Артур.

Мерлин: Еве ти го светиот грал... кралу, тоа во него е крвта на Исус, а превртениот крст е ѓаволот.

Артур : Богохулие! –се збркува и пелтечи- Гралот не стои така! – му го зема крстот  на Мерлин и го превртува да стои исправено. –Туку вака!

-Артур го спушта крстот со виното на масата на која има распослано карта од светот и виното се разлева од цела Европа до Ерусалим.

(напомена: Оваа сцена драмски може да биде изведена со камера и видеобим што дава жива снимка(или подготвена снимка која симулира жив пренос) од масата на Артур)

Мерлин: Го гледаш ли сега ... светиот грал?

Артур: Од паган како тебе не очекував ни помалку од твоите ефтини магионичарски трикови .

Сцена 3

## Младичот и Исус

Младичот: Еве лежам во својот кревет во ноќта, ги научив сите дупки на таванот, зјапам во мракот или лежам така со часови по цели ноќи и неможам да заспијам.. Господе помогни ми зошто е се' така како што е? Исусе ме слушаш ли?

Исус: Јас ти ја слушам секоја мисла а камо ли зборовите. Отсекогаш било така. Што сакаш да ми кажеш? Или да ти објаснам?

Младичот: Зошто се чуствувам лошо? Нервозно и несигурно? Зошто мислам на тоа како да правам пари за да имам нормален живот?

Исус: Затоа што бркаш материјални трици. Овој домен- материјалниот свет е најдоброто поле на дејствување на ѓаволот бидејќи се обидува да те убеди дека миновното е вечно и да те погуби. Јас за птиците се грижам што ќе јадат а камо ли за тебе?

Младичот: Што ќе јадам? Вчера јадев риба-конзерва без леб и ти тоа го нарекуваш грижење?? Сакам да имам пари за удобен живот, сакам да патувам да шетам да летувам. Да работам и да заработам чесно, да трошам за убави работи за мене и тие што ги сакам. Зошто овие награди ги имаат неправедните, а не добрите и чесните?

Исус: Знаеш дека тоа е тест на алчност на нашиот севишен татко. Колку кој е себичен ќе му го одреди местото во рајот или пеколот.

Младичот: Самата замисла за постоење на пеколот е страшна работа, нели севишниот татко е бог на самата Љубов??? Баш поради тоа мислам дека сите ќе се спасат и дека пекол нема. Ама ова овде... Не сакав така да размислувам... но изгледа дека е вистина што велат дека со страдање се доаѓа до спознание. Објасни ми зошто е така подреден светот?

Исус: Еве ти го објаснението што го бараш. Јас како бог ги знам маките на секое живо суштество, ги имам со нив и низ нив преживеано сите судбини и трагични и добри, но бидејќи повеќето се трагични барав начин како да ви доловам колку многу сум страдал јас –за сите вас. И единствениот начин беше преку симболиката да се симнам како човек и да пострадам за вашите гревови да

бидат простени.

Младичот: О Боже... значи твојот аватар е само патоказ кон самиот ти? Страдањето е смислата на твоето мазохистичко владеење? Зар толку ги мразиш луѓето? Мене ми личи дека повеќе го сакаш Ѓаволот од луѓето, според твоите дејства, дека тој ти е поважен –сети се што му направи на чесниот Јов од Библијата и на неброени други- незнајни и знајни! Кај беше твојата сеопфатна љубов тогаш?

Исус:  Тоа ѓаволот ти го зема умот. Јас не сакам никој да страда, но поради слободната волја на секој морам да оставам секој сам да живее и несмеам да се мешам инаку вие би биле автоматони без душа што следат наредби а не бесмртни души, и Сатаната несмеев да го спречам поради правото на слободна волја... тој токму таа замка ми ја постави и на тоа се надеваше дека ќе ја злоупотребам својата семоќност да ставам крај на неговото лудило. Злото што го искусуваш е од луѓе не од Бог.

Младичот: А Содом и Гомора? Потопот? Тука успеа да те наведе на уништување- а сите војни и убиства и грозоморни насилства во светот- и пак крив ти е ѓаволот?

Добро едно не ми е јасно за потопот на пример? Сакаше да ги уништиш сите живи суштества со потоп, а водните животни како мислише да ги убиеш со потоп?

Исус:  Па рибите немаат грев.

Младичот: Китот е цицач а не риба, па пак би преживеал потоп. Сеа ме потсети дека пак за јадење имам само риба конзерва. Е фала ти ептен!

-младичот пали цигара-

Исус: Знаеш ли кому палиш свеќа сега?

Младичот: На Бикот што седи?

Исус: Секогаш си ме смеел, таков те сакам расположен паметен и добар наспроти сите маки и неволји. А за конзервата риба, биди среќен што и тоа му го прошверцав на ѓаволот пред очи, што се однесува до него ќе немаше ништо за јадење сега. А и ти самиот помеѓу леб и цигари по стоти пат одбра цигари! А пушењето цигари е знак на тотална поразеност на волјата и зафрла во очај. Да според човечката типологија на растенија и животни китот е цицач, но тоа е дел од атеистичката теорија за еволуција што оди контра на првата книга за постанокот од самата Библија. Сега знаеш што од кого е, како што има божествена мудрост постои и демоска мудрост. Секогаш гледај го изворот на твоите мисли. А вистинскиот извор на се' е  Бог.

Младичот: Сега сфаќам едно нешто, дека Бог не е каков што го кажуваат опишуваат и пишуваат други, дека човек треба сам да го спознае преку себе.

Исус: Токму затоа и има напишано многу невистини за тоа дека  деструктивната природа е одлика на Господ.

Младичот: Епа како се справуваш со тие? Добро- како се разбираш и како им зборуваш на прости глупави луѓе кои што се такви затоа што несакаат да се потрудат повеќе?

Исус: Нејќеш да знаеш. Со секој зборувам на јазикот што го разбира и научил. Со пцуење со едни, со благ тон со други, со награди и казни со трети. Небесниот татко е строг учител, но најдобар учител. Ме имаш мене во своето срце, таткото во умот, и светиот дух во душата.

Младичот: Што е поентата на смртта? Зошто да страдаме по саканите што преминале – и тоа страдаме толку долго и мачно? Што е смислата на смртта?

Исус: Животот братче. Животот. Немој да мислиш дека ниедна душа чие тело умрело е неуспокоена. А сфати дека си жив, сите се живи, ѓаволот ги прелажува живите да се убедат дека нивното време поминало, и дека се мртви од внатре. Ужасен начин на живот е да мислиш дека животот завршува со смртта на телото, така што и да направиш е бесмислено, и тоа верувај е од ѓаволот. Јас им отворив на луѓето нова врата на перцепција, портите на Небесното Царство. Ти си жив и постоиш- нели е тоа само по себе чудо?

Младичот: Да. Е. И супер е чуството. Ми пријаше овој разговор, и те молам подари ми сон вечерва, зошто ме оставаш по цели ноќи буден, да се покајувам за секоја ситница и прекорувам себеси да се преиспитувам и да те барам...та не сум јас совршен... зошто е овој немир?

Исус:  За да ме најдеш.

Младичот се насмевна и мирно заспа тивко шепотејќи: Фала ти Господе...

Сцена 5

Јин и Јанг

Нараторот: Во дамнешни времиња кога луѓето се плашеа дека се ближи крај на светот, злото и доброто решија да си поиграат со луѓето. Злото се симна во маж наречен Јин, а доброто во жената наречена Јанг. Двајцата млади разговараа бидејќи меѓу нив имаше неодолива привлечност.

Јин: “Вие жените сте премногу чуствителни, мажите се вистински посилни и помоќни. Се додека не се убедат дека се вљубени. А љубов не постои. Тоа се само природни потреби и нагони кои ги оправдуваме со измислени лажно високи идеи. Во верувањето во љубов лежи слабоста на посилниот бидејќи дозволува да биде манипулиран од послабите, од жена.”-рече Јин.

Јанг:“Не е убаво така да зборуваш. Мажите и жените треба да бидат еднакви. Треба да делиме се’, а највеќе љубовта. Како можеш да речеш дека љубов не постои, зар одрекуваш дека си ја почуствувал? Без љубов ти не би бил жив, исто како што никој не може да живее без неа.”-му одговори девојката Јанг.

Јин: “Постои... само страст. Кај жената тоа е желба да биде потчинета. Кај мажот е желбата да доминира. Колку и да одрекуваш сум забележал дека и жените што ги игнорираат полните кесина на појасот го задржуваат погледот под појасот на мажот подолго одошто на неговите очи. Знам точно што ви треба.” –заврши со злобна насмевка.

-Јанг стана сериозна и се почуствува длабоко навредена.

Јанг: “Зошто се однесуваш толку злобно, ги отфрлаш вредностите што не прават луѓе... и се одрекуваш од вистината?”

Јин: “Вистината... е илузија што ја создаваат оние со моќ. Вистината е дека човековата природа е како и на секое животно а историјата е напишана со крв на глупаци за кои никому не му е грижа. Сите високи вредности се лага за манипулација и кроткост на масите овци. А гледам и ти си уште една глупава овца. А мене токму таква ми треба за привремена употреба.”

Јанг: “Подобро овца отколку волк самотник. Знам дека не размислуваш многу за тоа што го зборуваш сега, незнам само од каде има корен тој мрак и таа омраза во тебе. Те познавам и не си одсекогаш ваков.”

Јин: “Мракот не е отсуство на светлина, светлината е помалку присутна од мракот. Светлината е одсуство на мрак. На сила на уништување и смрт. Ако мислиш дека живееш во свет со надеж, живееш во свет на поразени. Затоа што тие кои спаднале на ниво да се надеваат се веќе победени. А тоа што порано различно сум гледал на работите е поради тоа што сум мислел дека сум нешто и дека животот има смисла. А всушност сме ништо, со никаква цел. Живееме под горивото и напојувањето на ѕвезди што се само искри во вечниот мрак на космосот. “

Јанг: “Како тоа не сме ништо? Ние сме живи, страдањето е само челичење. И без непријатностите не можеме вистински да ја доживееме благосостојбата, а светот е полн со глупаци како тебе кои не веруваат во ништо и шират мрак затоа што душата им е празна и проколната. Тие се такви затоа што се свртени кон материјалното кон работите што ги поседуваат и сакаат да ги поседуваат. Кон парите. Како тоа не сме ништо?” –се побуни Јанг.

Јин: “Одземи ми ги коњите, одземи ми ги парите, земјата што ја поседувам одземи се што поседувам, што добиваш ако јас не поседувам ништо материјално? Одземи ги елементите на битието и не останува ништо. Што ќе добијам со откажување од материјалното? Слобода? Ќе бидам просветлен или ќе бидам питач? Ти си заведена од лагите на богатите дека вистинската вредност е во нематеријалното. И дека ако не им пречиш ќе живееш следен живот на поубаво место. Глупости. Така зборуваат слабите, немоќните и плачливите жени оние што се хранат од мрак кој е помрачен од реалниот, мракот наречен страв.”

Јанг: “Но моето верување во светлината ме ослободи од страв. Немам страв од ништо.”

Јин: “Тоа е така затоа што те убедиле дека и да умреш не е нешто страшно, дека пак ќе живееш... кога умираш умираш целосно и умствено и душевно и телесно, умираш. Крај. Нема враќање. Нема мрдање. Нулта точка. Мрак. Крај. Затоа не ми кажувај приказни за мали деца.“

Јанг: “Сакам да ти помогнам и да те избавам од ова зло што те опседнало.”

Јин: “А јас сакам да те отргнам од лагите за светлината и да те научам да не се плашиш во мрачниот свет во кој живееме. Всушност ме интересира, зошто мислиш дека ми треба твоја помош, дека нешто е погрешно кај мене? Вистински тоа што ме интересира е зошто си загрижена за мене. Знам. Ама сакам да те чујам да го кажеш тоа.”

Јанг: “Затоа... што те љубам. Те сакам.”

Јин: “Ако ме сакаш... соблечи се. “-сурово и одговори Јин.

Нараторот:

Јин и Јанг легнаа заедно и се споија во едно. Злото и Доброто ги напуштија. Но и тие две моќни енергии беа подложни на менување, исто како што можеа да менуваат се околу себе. Луѓето се силни проводници на енергија. По таа случка злото и мракот се заразија со мала пега од добро и светлина, а светлината со мала точка зло и мрак. Заразата водеше кон баланс на енергиите. Но само во фантазиите. Во реалноста светот се стремеше кон баланс, рамнотежа, еквилибриум... и сеуште се стреми... само вистинскиот сомнеж е дали постигнувањето на балансот ќе биде вечен живот или вечна смрт. Којзнае? Злобните моќници или просветлените добродетели? Никој не знае се’. И се’ е релативно.

Иван Стојановски

**РЕЦЕНЗИЈА на „Драми“ од Иван Стојановски**

*За црниот дух на слободата*

Би сакал сега, сосема искрено да помислите на присутноста на младите автори на театарската сцена. Во тој случај ќе се сложиме дека се редок вид, како да е пред изумирање. Од друга страна, се јавуваат сигнали, се отскриваат чувани вредни нешта, полека задувува ветар на свежи идеи во пеколно жешката незастапеност на новото драмско писмо. Сепак писмото ги бара рацете кои сигурно го носат. Бара автентичност, непосредност, бескомпромисност, директност и отвореност кон проблемите на денешниот човек.

По својот стил, начин на израз и намера, Иван Стојановски, е еден од ретките автори кои создаваат драми втемелени на овие особености. Тој користи традиционален модел за драмско пишување, но во текстовите „Интернет“, „Духовен експеримент“ користи фрагментарна драматургија и создава целини со кои секој режисер може да си поигра со распоредот и повторно да ја добие истата смисла на драмите. Во останатите драми, „Приказна за Црниот Дух“, „Зошто?“ и „Заветот на Мефисто“ станува збор за хронолошка, последователна и причинско-последична поврзаност на сцените, но тоа не претставува никакво ограничување. Навистина, драмскиот автор, сцените ги гради во реалистичен стил со дијалози и монолози кои по својата форма одговараат на класичниот начин на драмско пишување, меѓутоа, смисловно и авторски тие ги следат актуелните проблеми и светските текови. Тие се доближуваат до обичниот модерен човек, иако во „Духовен експеримент“, „Заветот на Мефисто“, постојат ликови кои се религиски значајни фигури, драмските целини на Стојановски, допираат до луѓето оставени на маргините. Оваа збирка на драми стилски се движи од традиционални примери како Хамлетовската дилема на Шекспир, па се до спонтаноста, сировоста и отвореноста на модерните автори и сценаристи како Николо Аманити, Џим Џармуш, Василиј Сигарев во еден социјално, политички и религиски ангажиран дух. Сепак станува збор за дилемите, за изборот кој ни се нуди нам, навидум „потчинетите“ на доминантни капиталистички, религиски идеологии. Нам, „корисниците“ на веќе сигурни, утврдени шаблони кои не смеат да се доведат во прашање. Меѓутоа, неговите драмски слики воопшто не се вака еднострани, зашто тој застанува и на страната што ја прикажува и критикува апатичноста, пасивноста, превртливоста, адиктивноста па и алчноста кај современите луѓе. Овие работи можеме да ги воочиме преку репликите и монолозите на наратор кој се јавува во драмите. Токму така, Иван Стојановски го изразува и својот став и глас за сите овие теми, но најчесто преку иронија и резигнираност и тоа на еден интересен начин што, всушност, интелектуално провоцира.

Се разбира, во сиот наплив, бура од освестувачки и сериозни модерни проблеми и конфликти, тој ја чува нишката на „љубовта“. Некаде, на пример во „Приказна за Црниот Дух“, малку ја доближува до концепција за некаков си идеален духовен ентитет, а некаде, како во „Зошто?“, „Заветот на Мефисто“, повеќе служи како скаменет идеал преку кој луѓето извлекуваат емотивна, сексуална, физичка и психолошка корист едни од други. Иако ја става на мета поради вештачките сфаќања на луѓето и нивната промискуитетна природа, тој всушност бара знаци, бара место, чувства кај сите нас кои трагаат по една чиста форма, еден искрен и материјално необременет однос меѓу луѓето. Тоа е изведено под светлото на суштината на она што најчесто го мислиме за „љубовта“. Во таа смисла, неговите ликови, мисли и јазик се хумани и ја заштитуваат природата на човекот кој пркоси на секојдневието, кој е нападнат од предрасуди, стереотипи, ограничувачки идеолошки концепти, силни пороци и еден бесмислен набој од информации. Во „Интернет“ тој пишува: *„Кога ќе го истражувате кибер просторот и бројот на информации ќе се изненадите од две работи. Првата е колку многу информации има. А кога ќе прочитате и научите доволно, ќе се изненадите колку малку информации има*.“ Значи човечкиот однос, искрената приврзаност меѓу двајца, е кодот со кој се доаѓа до вистинските информации. Се’ друго е накот на интереси и суета.

Преку овие отворени врати кон драмските конфликти Иван Стојановски зборува за загрозената природа на човекот, за непостоечката слобода, за онаа која се продава како „слобода“, а во себе носи затвор од конвенции и алчност. Ова се приказни за црниот дух на слободата која човекот постојано се обидува да ја извлече од сенка. Од својата сенка, всушност. Во него е проблемот и решението.

**РЕЦЕНЗИЈА**: „ДРАМИ“ на Иван СТОЈАНОВСКИ

---

Замислете си пикадо табла и стрелка со остар врв која лета директно кон неговиот центар – пикадо таблата е идентитетот на современо Скопје, а стрелката е оваа збирка драми која ја имате пред себе. Силно испирирана од духот на Скопје, оваа збирка е урбана, непосредна и сосема отворена за комуникација со читателот или, затоа што станува збор за драми наменети за изведба, гледачот. Иако драмските парчиња се со кратка должина, секое од нив располага со доволно текст кој му остава простор на идниот режисер сценски да го „продолжи“ траењето на драмското дејство. Но, уште поголем квалитет е тоа што петте драми џастапени во оваа колекција функционираат и како омнибус: по теркот на источните театарски претстави, каде што секоја изведба вклучувала неколку меѓусебно неповрзани точки кои во целината добивале ново семантичко значење и генерирале специфична емотивна и когнитивна реакција кај реципиентите, така и овие пет драми на Стојановски во својот тоталитет допираат една тема, но на различни нивоа и со варирачки интензитет.

Како млад автор, Стојановски покажува познавање на источните филозофии, древните религии и христијанството, светските економски уредувања, социолошките дилеми, итн., а неговата доблест е во тоа што тој успева сиот овој интелектуален багаж да го стави во функција на приказната која ја раскажува, односно прикажува. Следејќи ја оваа карактеристика на неговото творештво, драмите на Стојановски се надоврзуваат на традицијата на т.н. интелектуална драма, која вклучува драматичари како Сартр и Ками (на почетокот на 20. век), но и како Сара Кејн и нејзиниот брутален театар (на крајот на истиот).

Темите кои Стојановски ги допира во своите драми се актуелните проблеми на современиот човек кој доаѓа од мала средина: капитализмот, шовинизмот, религиозноста, екологијата, довербата, лицемерието, итн.

„Рибарски: Пред професорката си едно, пред продавачката друго, пред татко ти трето, пред женска ти четврто, пред мене си... ти. Ама кој од нив си ти? И кој од нив сум јас?“

Задржувајќи се токму на тој топос на паланката, Стојановски луцидно ги ревидира темите кои за „големиот свет“ се веќе истрошени и надминати и го поставува прашањето дали кога светот оди напред паланката го следи на тоа патување, или останува назад, каде што отсекогаш и била, и го голта чадот на брзата локомотива.

Прифаќајќи ја провокацијата на сопственото критичко размислување, во една од драмите Стојановски пишува „Исус го дал животот за некои туѓи гревови, но не за моите! И што се променило од тогаш? Кога и во овој модерен свет ѕверот е тука, демне стрпливо...“. На овој начин, ликовите на Стојановски покрај локалната боја добиваат и универзална димензија, нивните проблеми стануваат проблеми на секој современ човек кој го чувствува притисокот на алиенацијата и сака да побегне од сопствената кожа: „Ги гледаш оние исти идиотски погледи, истите автобуси поминуваат и никако да не однесат надвор од градов...“.

Изразот во драмите на Стојановски се менува од колоквијален скопски говор во гејмерски жаргон („Интернет“), за на крај да заврши со возвишен, филозофски говор („Духовен експеримент“), што придонесува кон динамиката и сведочи за исклучителниот талент на Стојановски да го оживува драмското дејство уште на хартија.

Рецензент: Ана Јакимска

28. 07. 2011, Скопје